## ЗА УБАВАТА ЗЛАТОКОСА ДЕВОЈКА

Во одамнешни времиња во едно село живееше еден сиромашен чевлар. Еднаш му дојдоа тројца патници и му побараа ноќевалиште.

„Верувајте ми, од сè срце би ви дал ноќев, но жената ми е болна, а јас ја имам само оваа собичка", одговори чевларот. Гледајќи дека се изморени од патот, простодушно додаде: „Но, ако сакате да се задоволите со оваа појата, од сè срце ќе ви приготвам легло". Патниците со радост го примија овој предлог и, штом чевларот им го приготви леглото, како што најдобро умееше, легнаа. Кога станаа утрината, чевларот им рече дека минатата ноќ му се родило дете и ги помоли на детето да му бидат кумови, бидејќи тој е сиромав, а оваа услуга никој лесно не би му ја сторил.

Патниците драговолно се согласија да му кумуваат на детето. По крштавањето првиот патник рече: „А што да му дадеме на детево? Јас ќе му дадам убавина". „Јас ќе му дадам златна коса", — рече вториот. А третиот: „Јас пак ќе му дадам моќ — сè што ќе земе в раце во злато да му се претвори".

Така го даруваа девојченцето. Чевларот ги почести и тие си отидоа.

Девојчето беше убаво за приказ, имаше златна коса и растеше како од вода.

Родителите не можеа да му се начудат на детето, и дури подоцна се сетија дека со тие особености го даруваа кумовите.

И на никој не му се фалеа со своето ќерките, живееја задоволно и среќно во својата куќичка, не чувствувајќи недостиг во ништо од оној час кога де-

војчето почна да го претвора во злато секој предмет што ќе го земеше в раце.

Поминаа една и две години, поминаа потоа и повеќе години, а од убавото девојче израсна уште поубава девојка. Еден ден, токму кога на потокот переше облека, наиде на коњ млад кнез и гледајќи ја убавата златокоса девојка застана чудејќи се на нејзината убавина. Скокна од коњот и пристапувајќи поблизу до девојката рече:

„Господ да ти даде среќа, убава девојко, те молам дај ми малку вода, жеден сум."

„Веднаш", одговори љубезно девојката и оставајќи ја облеката во тревата брзо отрча во куќичката. Час потоа се врати носејќи в раце позлатена стомна. Брзо ја наполни со вода од потокот и со осмев му ја подаде на кнезот. Кнезот почна да пие жедно небаре рујно вино; кога се напи, убаво ѝ се заблагодари на девојката и, откако се поклони, рече:

„Дали би сакала да појдеш со мене во мојот дворец?"

Убавата девојка поцрвене, срамежливо го спушти погледот и одговори тивко:

„Што ќе речат моите родители?"

„А каде се твоите родители?" — запраша кнезот.

„Овде се, во оваа куќичка."

„Можеме да ги прашаме", рече кнезот и земајќи ја за раце отиде со неа во куќичката при нејзините родители и ја побара. Родителите се согласија. Свршувачката ја определија за вториот ден. Тогаш кнезот се прости од својата убава невеста и јавнувајќи го коњот отиде радосен дома.

Кнезот во својот дворец имаше стара домаќинка, која имаше ќерка. Обете беа грди и, покрај тоа, зли вештици. Старата вештица мислеше дека кнезот за жена ќе ја земе ќерка ѝ, а кога чу дека кнезот ќе се ожени со убава девојка, се разлути и само што не излета од оџак, но реши да им ја расипе веселбата на кнезот и на убавата девојка.

На вториот ден веќе се вршеа подготовки за венчавањето а кога сѐ беше готово, брзи коњи беа впрегнати во убава кола, младоженецот и гостите сед-

наа во неа и тргнаа по девојката. Старата баба беше старејко, а ќерка ѝ деверуша. По венчавањето седнаа пак во колата и ја поведоа младата невеста во новиот дом. Невестата не седеше крај младоженецот, туку — во последната кола — со бабата и ќерка ѝ. Беше весела и среќна, не надевајќи се на никакво зло. Одеднаш, кога минуваа низ едно житно поле, мајката и ќерката ја фатија невестата, ѝ ги извадија очите и ја фрлија од колата во житото. Кога дојдоа во дворецот младоженецот прв притрча до колата на својата невеста за да ја симне долу. Но замислете си како му беше кога место невестата ја виде грдата жена, која ни трошка не личеше на убавата златокоса невеста! Старата вештица беше ѝ го ставила на ќерка си невестинскиот венец, беше ѝ го изменила лицето, но не можеше да ѝ ја даде убавината и љубезноста на вистинската невеста.

„Каде е мојата убава невеста?“ — извикна кнезот исплашено.

„Па, еве ја твојата невеста! Така ти се измени“, рече бабата. Кнезот не сакаше да верува дека е тоа неговата вистинска невеста. Но бабата толку долго го уверуваше додека не го увери, и тој, иако жалосен и невесел, ја одведе грдата невеста во дворецот.

Во тоа време вистинската невеста седеше во житото, горко плачејќи и тажејќи; бидејќи беше слепа, кутрата не знаеше каде да оди. Додека таа така тажеше и плачеше, наиде тука еден селанец што возеше на пазар жито. Забележувајќи ја убавата девојка како седи во житото и тажи, запре и ја праша зошто плаче.

Кога слушна човечки глас, девојката се зарадува и веднаш почна да му раскажува што ѝ се случило. Кога му раскажа сѐ, го замоли да ја одведе во дворецот на кнезот и да ја остави во градината при стариот градинар. „За тоа земи го класјево што е околу мене“, додаде девојката.

Кога селанецот го погледна класјето, виде дека е целото златно. Накина полн грст, ја подигна девојката, ја намести во колата и потера во дворецот. Кога дојде до градината на кнезот, ја симна девојката од

колата во градината и таму ја стави во креветот на градинарот. Никој не го забележи па ја напушти градината побогат отколку кога поаѓаше на пат, се врати дома. Во оваа градина на кнезот никој не смееше да влегува освен кнезот и стариот градинар, верниот слуга на својот господар. Старецот кога влезе дома многу се зачуди штом ја виде на својот кревет убавата слепа девојка. Ја праша љубопитно како дошла тука и кој ја нагрдил; убавата девојка му раскажа сè онака како што навистина се случи, молејќи го да не ја предаде, да ја сокрие и да прави сè што ќе бара од него. Старецот искрено ѝ вети и донесе сè што имаше најубаво да ја поткрепи. Другиот ден беше недела. Убавата девојка го замоли градинарот да ѝ донесе убава ружа. Кога ѝ ја донесе најубавата ружа од целата градина, девојката ја претвори во златна и го испрати градинарот в црква. Му објасни што ќе прави со неа. Кога градинарот влезе во црквата, застана близу до старата баба и ќерка ѝ. Ружата ја држеше в рака. Штом ќерката ја виде ружата, веднаш ја повте и ѝ рече на мајка си дека по секоја цена мора да ја има. По службата старата баба го запре градинарот и го праша колку бара за ружата.

„Ништо друго освен едното око што го имате при себе", одговори старецот.

„А што ти треба тоа?" — го праша старата.

„Еве зошто: моето куче го извади едното око кога бев вчера со него на лов, па сакам да му го наместам."

Старата му го даде окото, а тој нејзе златната ружа. Кога дојде дома, девојката го замоли да ѝ го стави окото наместо. Откако го стори тоа, девојката со него прогледа и срдечно му заблагодари.

Другата недела девојката го замоли да ѝ донесе најубав каранфил и кога градинарот ѝ го донесе каранфилот, го претвори во златен, и пак го прати со него в црква да го бара за него второто око. Градинарот влезе во црквата и како и порано застана близу до старата, држејќи го каранфилот в рака за да ѝ падне в очи на младата. Штом го виде младата каранфилот, веднаш ѝ се присака да го има и ѝ рече на старата по секоја цена да ѝ го купи. Кога излегоа од црквата

старата го запре градинарот и го праша што бара за каранфилот.

„Ништо друго не барам само окото што го имате при себе, бидејќи кога бевме вчера на лов, моето куче го извади и другото око, па би сакал да му го наместам“. Старата размислуваше, но младата рече да му го даде слободно и веќе ги подаде рацете по каранфилот.

Тогаш старата му го даде и второто око и старецот радосен побрза со него дома и веднаш ѝ го намести на девојката. Штом ѝ го стави окото, девојката прогледа и стана пак толку убава како и порано и му заблагодаруваше на стариот градинар, ветувајќи му дека за тоа ќе го награди со секакво добро.

Кога се спушти мрак, излезе девојката во градината каде што цутеше многу прекрасно цвеќе; птиците прекрасно пееја во шумичката и девојката тивко прошета низ градината меѓу цвеќето и кога ќе се допреше до кој и да било цут, тој ќе станеше златен.

Во градината дојде да се прошета и младиот кнез. а убавата девојка, штом ги чу чекорите, се сокри зад грмушките од ружите, но едно перче од нејзината златна коса се закачи на гранчето. Вдлабен во тажни мисли чекореше кнезот покрај грмушките — кога пред очите меѓу ружите му засветли златна коса.

„Жими сѐ на светов, ова е косата од мојата убава невеста!“ — рече кнезот и зачудено ја подаде раката по златната коса на грмушката. Во тој момент од грмушките, како да расцуте, излезе неговата златокоса невеста и му се фрли радосно в прегратка. Немаше двајца посреќни луѓе на светот. Притоа дојде и стариот градинар радувајќи ѝ се на среќата од својот господар. Потоа кнезот дозна што се случило со неговата невеста. Се стаписа кнезот од злобата на старата баба и сакаше веднаш да ја казни, но стариот градинар го задржа. Се договорија поинаку, па младиот кнез ја одведе својата убава невеста во дворецот и таму ја сокри, така што за тоа никој ништо не знаеше.

Изутрина заповеда да се приготви свечена гозба. Испрати гласници на сите страни да ги поканат гос-

тите што беа на свадбата. Ја повикаа и старата баба. Се израдува мајката дека кнезот се премислил, се израдува и ќерката надевајќи се дека кнезот ќе ја признае за своја жена. Кога беше сé готово, поканетите гости седнаа крај маситe; сé беше како на свадба. Кнезот сјаеше од среќа и задоволство, на кое сите се чудеа бидејќи од денот на венчавањето беше постојано тажен и безволен.

Во текот на гозбата се зборуваше за сенешто и на крајот кнезот почна да раскажува што се случило во една земја, во која некоја зла баба ѝ ги извадила очите на една убава девојка и — тој раскажа сé што ѝ се случи на неговата невеста. Бабата и ќерката црвенеа, но кога кнезот ја заврши приказната и запраша што заслужил виновникот за тоа злодејство, бабата прва смело изјави дека заслужува и нему да му се извадат очите.

„Нека ти биде тоа што самата си го пресуди", рече кнезот и притоа ја кажа суштата вистина што направиле бабата и ќерката и појде во другата одаја, па оттаму ја изведе и им ја претстави на гостите својата убава златокоса жена.

Сиот дворец екна од радосните гласови на гостите и слугите, кога ја видоа младата невеста. На старата баба ѝ се случи тоа што навистина го заслужи, потоа заедно со ќерка ѝ ја истераа од дворецот. Стариот чевлар и жена му се преселија во дворецот при својата ќерка и сите заедно живееја среќно до својата смрт.

(Словачка народна приказна)

## ЗА ОГНЕНАТА ПТИЦА И МОРСКАТА ДЕВОЈКА

Во одамнешни времиња живееја во едно село маж и жена, но немаа деца. Тоа беа добри луѓе, но сиромашни. Иако беа сиромашни, сепак сакаа да имаат свој наследник. Ги чу господ нивните молитви и тие добија синче. Тогаш мажот тргна да бара кум, но бидејќи беше сиромашен, никој не сакаше да му кумува. За ова му беше жал и тажен се враќаше дома. Во близината на својата куќичка сретна еден просјак.

„Зошто си толку тажен, човече?“ — го праша просјакот.

„Како да не бидам тажен, господ ми даде синче, а јас не можам да најдам кум“, одговори таткото.

„Ете, јас сум само просјак, но ако се согласиш, ќе ти бидам кум, туку освен овој петпарец немам ништо.“

„Јас и не сакам ништо, само биди ми кум.“

„Оди си сега дома, јас ќе те чекам пред црква“, одговори просјакот.

Мажот отиде дома и ѝ се пофали на жената дека нашол кум. И така го зедоа синчето и го однесоа на крштавање. Му дадоа име Јанко. Стариот просјак, што му беше кум, му го дарува паричето, го благослови и исчезна. Родителите го сокрија паричето и решија да не го трошат макар и да попаднат во најголема беда. Но штом Јанко дојде во куќичката, дојде и среќата, на родителите им тргна сѐ на добро.

Јанко растеше како од вода и од ден на ден стануваше сѐ поубаво момче, а родителите го чуваа како очите во главата.

Но, иако Јанко ги сакаше своите родители, сепак нешто го мамеше од куќата надвор во светот.

„Драги родители“, им рече еден ден, „доста се грижевте за мене, веќе сум доволно силен и можам да се грижам сам за себеси. Ве молам пуштете ме, би сакал да го видам светот.“

На родителите не им беше драго да ги слушаат Јанковите зборови и почнаа да го одвратуваат и да плачат.

„Ама, немојте да плачете и не плешете се, драги родители, за година — две, пак ќе ви се вратам и кога ќе остарите, добро ќе се грижам за вас“, — ги тешеше Јанко. Кога родителите видоа дека Јанко не попушта, се согласија и полека го приготвуваа за пат. Баш кога се советуваа како најдобро да го приготват. се појави пред вратата еден стар човек и, држејќи за уздите бел коњ, праша: „Сакате ли да го купите коњов?“

„А колку чини тој коњ?“ — праша таткото.

„Пет пари!“ — одговори старецот.

„Ете, Јанко, купи го за оној твој петпарец што го доби на крштавањето“, рече таткото и веднаш му го донесе на синот зачуваниот петпарец. Сиот радосен му го даде Јанко на старецот петпарецот, а старецот оставајќи му го коњот, брзајќи си отиде. Јанко многу му се радуваше на убавиот коњ што го доби толку ненадејно. Кога го нахрани и се приготви за пат, се прости со родителите, го јавна коњот и тргна во светот. Кога веќе беше далеку од куќата и јаваше преку една зелена ливада, коњчето му проговори на Јанко:

„Внимавај што ќе ископам кога ќе запнам со ногата“.

На Јанко му стана чудно како тоа коњ да зборува и веќе сакаше да го праша за тоа кога коњот запна со ногата, а на земјата засветли огне. Јанко загледа добро и виде дека тоа не е огне, туку златно перце.

„Да го земам ли?“ — праша Јанко.

„Земи го, тоа е перце од крилјата на Огнената птица, но сокри го убаво; најпрвин ќе те доведе во неволја, но подоцна ќе ти служи добро“, одговори коњот.

Јанко го зеде перцето, го завитка во бело шамиче и го сокри в пазува. Јаваше така понатаму, додека не дојде до кралскиот град. И токму кога поминуваше покрај кралскиот дворец, кралот стоеше на прозорецот. Гледајќи го убавиот младич на коњот, го викна и го праша кај оди.

„В свет, да ја обидам среќата“, одговори Јанко.

„Дали би сакал да служиш кај мене?“ — го праша кралот на кого Јанко му се допадна.

„Зошто да не сакам, ако сакате да ме земете; само ако смеам со себе да го поведам и коњот, без него не би сакал“.

„Па, поведи го“, рече кралот.

Јанко влезе во дворецот, прими кралска служба и работата му беше да се грижи за шест убави коња што ги јаваше кралот. Својот коњ го смести во истата штала во аголот и покрај него спиеше. Од тоа време. откако Јанко ги чуваше коњите, од ден на ден коњите станувaa поубави; влакното им беше како кадифе, гривата им паѓаше на вратот во златни бранови, а од очите им се сипеа искри.

На кралот тоа му се допаѓаше и го фалеше Јанко. Но слугите се прашувaa што се случува со коњите што така напредуваат, како да им бае, иако добиваа иста храна како и другите коњи. Зборуваа дека тука не е нешто в ред.

Особено еден слуга меѓу кралските прислужници го мразеше Јанко и му завидуваше на кралската милост. Реши да испита што прави Јанко со коњите. Една вечер дојде скришум во шталата и се сокри во аголот зад купот сено чекајќи го Јанко.

Кога веќе сосема се стемни, Јанко влезе во шталата без светло, ја заклучи вратата и од пазувите ја извади белата крпа, во која беше завиткано златното перце од Огнената птица. Откако ја стави на подот, ја распосла, и во тој момент блесна сјајна светлина по целата штала. Јанко ја симна капата, ја закачи на клинец, го соблече палтото и почна да ги чисти и тимари коњите, еден по еден, пеејќи весело.

Кога беше готов со својата работа, повторно го завитка златното перце во крпата, па дури потоа

легна на сеното покрај своето коњче. Кога се раздени, слугата — предавник излезе од своето засолниште и гледајќи дека Јанко спие тврдо, му го зеде перцето и крпата и тивко излезе. Штом осамна, слугата побрза кај кралот, му го предаде златното перце и сé му раскажа како и каде го нашол. Кралот го ислуша и потоа испрати да го повикаат Јанко.

На кралот му се допадна перцето и помисли: кога едно перце толку свети и толку е убаво, колку ли е убава целата птица. Кога дојде Јанко пред кралот, кралот го погледна строго и со налутен глас проговори:

„Како си се осмелил да го криеш пред мене перцето од Огнената птица? За тоа си заслужил смрт!"

„Ах, прости, милостиви господине кралу, не претчувствував дека ова перце толку многу ќе ти се допадне", се извинуваше Јанко.

„Ќе ти простам, но мораш да ми ја донесеш Огнената птица; ако не ја донесеш за главата ќе бидеш покус!"

По овие зборови кралот се оддалечи, а Јанко плачејќи се врати во шталата.

„Што е, Јанко, ти плачеш? Што ти е?", го праша коњот.

„Ах, како да не плачам и да не тажам, драго мое коњче, кога кралот ми нареди да му ја донесам Огнената птица; а ако не му ја донесам, за главата ќе бидам покус. Тешко мене, ако не ја најдам Огнената птица!"

„Ти знаеш што ти реков: дека перцето прво ќе ти донесе незгоди, а подоцна корист. Но, не плачи, јас сум тука во сé да ти помогнам. Но прво замоли го кралот да ти даде корито, златна пченица и свилена мрежа. Тогаш земи храна, јавни ме и ќе тргнеме на пат".

Јанко се врати кај кралот молејќи го да му даде корито, златна пченица и свилена мрежа. Кралот веднаш нареди да му се даде она што го бараше.

Кога Јанко се приготви и смести на коњот, се качи и самиот на него — и тргна. Одеа, одеа многу денови додека не дојдоа преку високите планини и

широките долини до златниот рид. Тогаш коњчето застана и му рече на Јанко: „Земи ја мрежата и златната пченица и качи се на врвот од овој рид: на врвот има бунар и на тој бунар секоја ноќ долетуваат Огнените птици да се напијат. Посипи златна пченица околу бунарот; кога ќе дојдат птиците и ќе почнат да колваат, мораш една веднаш да фатиш. Штом ќе ја имаш в раце, стави ја во мрежата и викни ме мене".

Јанко постапи како што го учеше коњчето; ја зеде пченицата и мрежата и отиде на златниот рид; прикевечерта се искачи горе. На врвот од ридот имаше бунар а водата во него беше бистра како кристал. Јанко посипа пченица околу бунарот, потоа легна на земјата и почна да стражари. Околу полноќ, целиот рид засвети, божем над него се појавило сонцето.

Тоа беа долетале Огнените птици. Се спуштија до бунарот како луња и кога ја видоа златната пченица расфрлана околу бунарот, почнаа стрвно да колваат и се бореа за секое зрнце. Јанко им се восхитуваше на прекрасните птици одвај дишејќи да не ги исплаши; но кога една — од сите најубава — му се приближи, со брзина на молња ја фати за нога, ја префрли преку неа мрежата и со сиот глас го викна коњчето. Во тој час коњчето се создаде пред него; Јанко се качи на него држејќи ја цврсто птицата во мрежата и за миг ги снема. Имаа среќа зашто веќе Огнените птици почнаа да нагрвалуваат на Јанко и со крлјата ќе го отепаа и телото на парчиња ќе му го растргнеа да не го однесеше коњчето навреме.

Неизмерна беше радоста на кралот кога Јанко се врати во дворецот и ја донесе птицата. Го награди Јанко богато, а Огнената птица ја смести во најубавата одаја во златен кафез, и ја хранеше само со златна пченица. Од часот кога се врати Јанко, пакосниот слуга само мислеше како да го уништи. Но Јанко за него не се интересираше ни порано ни сега, само ги пазеше своите коњи.

Еден ден шеташе кралот по одајата каде што седеше Огнената птица на една пречка и нагло застана па му рече на слугата, Јанковиот непријател, кој таму нешто работеше:

„Сигурно на светов нема ништо поцено од оваа птица!“

„Има ваша милост“, проговори слугата задоволен што му се даде можност да му напакости на Јанко.

„Што? Каде?“ — брзо праша кралот.

„Како што ни раскажуваше Јанко на црното море има девојка на која ниедна во целиов свет не ѝ е рамна!“

Кралот на овие зборови се замисли и посте да ја има убавата девојка.

„Досега никој не успеал да ја фати“, — продолжи да зборува слугата — „но Јанко се фалеше дека тој може.“

„Добро, нека ми го повикаат Јанко“ — нареди кралот.

Слугата-предавник веднаш отрча по Јанко, радувајќи се што за секогаш ќе се ослободи од него.

„Зошто не си ми раскажувал за морската девојка? Сега оди и доведи ми ја морската девојка, а ако не ја доведеш, за главата ќе бидеш покус“.

Јанко почна да се правда дека ништо не знае за морската девојка, но кралот не му даде да проговори и го набрка од собата, наредувајќи му веднаш да се приготви за пат. Плачејќи отиде Јанко во шталата.

„Зошто плачеш, Јанко“ — го праша коњчето.

„Оф, мило мое коњче, како да не плачам кога кралот ме праќа по морската девојка и, ако не му ја доведам, за главата ќе бидам покус“, му се пожали Јанко.

„Не плачи, работата ќе биде тешка, но не плаши се, јас ќе ти помогнам. Најпрво замоли го кралот да ти даде бел, со злато проткаен шатор, златно масиче, и на него разни скапоцени, златни и сребрени предметчиња. Исто така земи шупелка. Кога ќе го имаш сето тоа, ќе тргнеме на пат.“

Јанко отиде кај кралот и го замоли за шатор, масиче, стока и храна, како што му нареди коњчето. Кралот даде заповед да му се донесе сѐ што бараше. Кога беше сѐ во ред, ги смести предметите на коњот, јавна и самиот, па без двоумење тргна на пат. Јаваше

преку ридишта, долини, преку пространи пустини, одеше многу денови додека не стигна до морето.

„Ете, тука сме, тука е црното море“, — рече коњчето кога застана близу до морскиот брег. „Сега слези и слушај што ќе ти кажам. Прво намести го шаторот покрај морето, во шаторот стави го златното масиче и на масичето изложи ги скапоцените предмети што ги донесе. Потоа седни пред шаторот и чекај. Секој ден на пладне се вози по морето во златна лотка морската девојка, ќерка на морскиот крал. Штом ќе ја забележиш, почни убаво да свириш на шупелката за да те чуе. Кога ќе те чуе, ќе дојде со своите придружнички до брегот, па ќе те праша кој си и од каде си, а ти одговори дека си трговец и дека имаш во шаторот скапоцени предмети, па нека дојде да ги погледа. Кога ќе ги разгледува, не чекај, фати ја за десната рака и викни ме мене!“

Потоа коњот се истави на другата страна и Јанко се спушти до брегот. Тука го намести белиот, со злато исткаен шатор. Во шаторот го стави златното масиче и на масичето изложи разновиден скапоцен и красен накит. Потоа ја зеде шупелката и седна пред шаторот спуштајќи ги очите по морската широчина.

Околу пладне забележа далеку на морето дека нешто блеска како божем златно пајче да плива по вода. Но тоа не беше пајче, тоа беше златна лотка. а во неа седеше морската девојка со своите другарки што веслаа со сребрени весла. Кога Јанко ја препозна морската девојка, почна прекрасно да свири на шупелката. Неговата песна ја чу морската девојка и сакајќи да дознае кој свири толку убаво, ја сврте лотката кон брегот. Тогаш го забележаа Јанко како седи пред шаторот, сјаен како злато. Кога девојката дојде до брегот, Јанко пристапи, убаво се поклони и на нејзиното прашање кој е и каде оди, одговори:

„Јас сум трговец од далечна земја, прекрасна девојко. Ако повелиш, влези во шаторов и види ја мојата стока. Имам убави скапоцени предмети, можеби нешто ќе ти се допадне“, — ѝ ја понуди Јанко стоката на морската девојка со љубезни зборови.

Девојката не се двоумеше долго и влезе со своите другарки во шаторот. Се собраа околу златното масиче, а очите на секоја страсно го гледаа прекрасниот накит. Јанко некое време ги пушти и причека. Во моментот кога морската девојка се сврте кон него прашајќи го што ќе бара за сета таа стока, Јанко ја фати нејзината десна рака, место одговор го викна коњчето и гледајќи дека ова за миг се најде пред него, како стрела се вивна со девојката врз седлото и летна на коњот. Пред да дојдат девојките на себе и да го викнат морскиот крал, Јанко со девојката веќе беше зад ридот. Во дворецот настана нечуено восхитување кога Јанко се врати и ја доведе девојката со невидена убавина. Кралот од радост не знаеше каде да ја смести, а богато го награди Јанко што му доведе толку убава невеста. Но, Јанко малку го веселеше кралската љубезност и неговите подароци, а морската девојка беше ужалена, не се ни насмеа, не сакаше да зборува и само тажно шеташе низ дворецот. Нејзината тага кралот многу го жалостеше, и не знаеше што да прави за да се согласи да му стане жена.

Еднаш кога кралот пак ја запраша кога ќе биде венчавањето, девојката му одговори: „Ние не можеме да се венчаме, бидејќи јас сум млада а ти си стар! Моето лице е расцутено со ружи а твојата глава е покриена со снег".

„Оф, тешко мене, што да правам кога не можам да станам млад!"

„Ако имаш жива и мртва вода, ќе можеш да станеш млад", одговори морската девојка.

Во истиот момент кралот го викна слугата и му нареди да се распраша за живата и мртвата вода. Слугата, Јанковиот непријател, отиде, но брзо се врати со порака дека нема никаде ни жива ни мртва вода. Кралот се разжали, но слугата брзо го израдува велејќи му да го испрати по неа Јанко.

Кралот веднаш нареди да се повика Јанко и, кога дојде Јанко, му нареди да му донесе жива и мртва вода.

„Ако не ја донесеш за три дена, ќе наредам да те исечат на парчиња."

Кутриот Јанко не знаеше што да каже, жалосен и тажејќи, отиде во шталата.

„Е, Јанко, што си пак тажен, што ти е?“ го праша коњчето.

„Е, мило мое коњче, како да не сум тажен кога кралот ме праќа по жива и мртва вода; ако не му ја донесам, ќе ме даде да ме исечат на парчиња.“

„Ама, не плаши се, јас ќе ти помогнам, но прво замоли го кралот да ти даде две шишенца за вода, ама толку лесни што птица да може да ги носи. Кога ќе ти ги даде кралот, земи храна и ќе тргнеме на пат.“

Радосен, се врати Јанко кај кралот и го замоли да му дадат две шишенца толку лесни што може и птица да ги носи.

Кралот нареди да се направат шишенца од меури и да му се дадат на Јанко. Имајќи шишенца и храна, го јавна коњот и овој го понесе како виор додека не дојде до една длабока шума. Тука коњчето застана и му нареди на Јанко да слезе. Кога слезе, коњчето му рече:

„Скриј се овде зад букава, јас ќе легнам на земјата и ќе се направам мртов. За час ќе долетаат гаврани и ќе сакаат да ме колваат. Ене, таму на дрвјана гледам една двојка стари и младо. Штом ќе паднат на мене, внимавај да го фатиш младото. Старите ќе се исплашат и ќе молат да го пуштиш, но ти не пуштај го, туку кажи им дека ќе го отепаш ако не ти донесат жива и мртва вода. Тогаш дај им ги шишенцата, но задржи го младото!“

Јанко потоа се скри зад буката, а коњот се истегна на земјата божем е пцовисан. Малку потоа гавраните слетаа на коњот. Мислеа дека е мрша. Тогаш Јанко се прикраде зад буката и со капата го фати младото.

„Оф, добар човече, немој да го убиваш нашето младо, ние ќе ти се оддолжиме!“ го замоли стариот гавран.

„Само тогаш ќе го пуштам вашето малечко кога ќе ми донесете жива и мртва вода“.

„Ќе ти донесеме, ќе ти донесеме!“ загракаа гавраните во еден глас Јанко им даде на секој по едно

шишенце. Ги рашириjа крилjата и за час Jанко ги изгуби од видот. Кога гавраните одлетаа, коњчето стана. Jанко го држеше цврсто младото и жедно го чекаше враќањето на старите. Измина денот, измина ноќта, а на вториот ден изутрина од исток летаа два гаврана кон буката каде што беше Jанко, носејќи во клуновите секоj по едно шишенце.

Jанко ги зеде шишенцата, и како што го советуваше коњчето, пред да им го врати, младото го растргна, го попрска со мртвата и живата вода и тогаш го пушти.

Младото замавта со крилjата и освежено и здраво одлета со старите.

Уверуваjќи се на таков начин дека гавраните не го излажаа, седна на коњот и овоj како виор го однесе дома. Пристигнаа токму во определеното време. Откако Jанко го одведе коњчето во шталата, откако го погали и почука по вратот, како што секогаш правеше заблагодаруваjќи му за верноста, отиде каj кралот коj веќе желно го очекуваше. Jанко му ги предаде на кралот двете шишенца со вода и кралот ѝ ги даде на морската девоjка. Земаjќи ги обете шишенца во едната рака, девоjката со другата го зеде мечот од ѕидот и подаваjќи му го на Jанко рече: „Сега, кралу, чучни, а Jанко нека ти jа исече главата; jас со оваа вода ќе те измиjам и ти ќе бидеш млад и убав!“ Кралот од овие зборови се исплаши и не сакаше да дозволи да му се исече главата. Тогаш девоjката рече: „За да се увериш, нека клекне Jанко а ти исечи му jа главата!“

Без страв Jанко клекна и кралот му jа исече главата. Но морската девоjка jа зеде главата, jа изми прво со мртвата вода и jа стави на истото место, потоа jа изми со живата вода и Jанко стана поубав отколку што беше, само околу грлото му остана златна следа. Штом го виде тоа, на кралот му помина стравот, клекна и сам му го даде на Jанко мечот за да му jа исече главата. Jанко се двоумеше, но кога му рече девоjката, го зеде мечот и му jа исече на кралот главата. Принцезата му jа даде живата вода да го измие и да jа насади главата. Но главата не сакаше да

срасне. Тогаш виде дека згрешила, му ја даде на Јанко мртвата вода. Главата срасна, но веќе немаа од живата вода. Кралот остана мртов.

Морската девојка ги свика веднаш сите големци од дворецот и кога се собраа покажувајќи на Јанко рече: „Ова е мојот младоженец и ваш крал!"

Сите се веселеа и беа задоволни што имаат толку убав крал и кралица. Единствен кој не му се радуваше на тоа што Јанко стана крал беше слугата — предавник, кој набрзо се изгуби од дворецот. Кога стана крал, Јанко отиде прво да го види своето коњче — но него веќе го немаше.

Имајќи ја морската девојка за жена, Јанко ги доведе и старите свои родители, па веќе ништо не му недостигаше за да биде наполно среќен.

(Словачка народна приказна)

## ПУПКА ОД РУЖА

Еден татко имаше три ќерки, убави како ружи. Најмладата беше најубава, најискрена и највредна. Еден ден отиде таткото на пазар во главниот град. Пред да тргне од дома, ги праша ќерките што сакаат да им донесе од пазар. Двете постари го замолија за фустани, накит и разни ситници, додека најмалата не сакаше ништо. Таткото кога ја праша по вторпат што сака да ѝ донесе, рече: „Јас, драги татко, не барам ништо друго освен пупка од ружа, но да биде толку убава како ниедна на светот“.

„Ќе ја имаш“, ѝ вети таткото и простувајќи се од саканите ќерки, тргна на пат.

Пристигна добро. Имаше доволно пари и изнакупи повеќе отколку што му беше потребно. Кога веќе изнакупи сѐ за ќерките — фустани, накит и разни ситници — појде да бара пупка од ружа. Но иако го мина целиот плоштад и ѕирна во сите бавчи, ружи никаде немаше. Времето кога цутат ружите веќе беше поминато, па и со злато кога би плаќал не ќе можеше да добие ниедна. Многу се разжали што не можеше да ја исполни скромната желба на својата најмлада ќерка и така натажен тргна дома распрашувајќи се патем за пупката од ружа. Луѓето му се смееја велејќи дека требало порано да мисли за ружи. Веќе беше во близината на куќата и мораше да помине уште низ шумата. Одејќи така замислен не гледаше каде оди, па заскита длабоко во шумата. Гледајќи дека го загубил вистинскиот пат, се провлекуваше низ густите грмушки додека не дојде во една мала долина. Среде долината забележа грмушка од ружа и на неа една единствена, но прекрасна пупка. Восхитено крикна и стигнувајќи до грмушката ја

скина. Во истиот момент зататне шумата божем грми, земјата се затресе, а од грмушката се појави пред исплашениот човек неверојатно страшна ѕверка.

„Како си се осмелил да ја кинеш пупката од ружата, мојот најмил цут, убав како ниеден на светот?“ — загрме со џиновски глас ѕверката така што на човекот од страв му се стресоа колениците. Трепереjќи почна да раскажува за кого ја скинал пупката и ѝ ги понуди на ѕверката сите свои пари и сѐ друго што ќе побара за таа пупка.

„Јас за пупката не барам ништо друго туку само она што ќе ти појде во пресрет кога ќе се вратиш дома“, рече грозната ѕверка гледајќи го со страшен поглед.

Што можеше да прави кутриот? Ѝ го вети на ѕверката она што го бараше од него, само да го спаси животот.

„Добро“, рече ѕверката. „За три дена ќе ми го пратиш тоаваму, на ова место, а ако не го сториш тоа, лошо ќе поминеш.“

Тогаш ѕверката ја снема, а човекот се врати натажен. Приближувајќи се дома, ништо друго не сакаше освен никој да не му појде во пресрет. Но најмладата ќерка го здогледа уште оддалеку како доаѓа, го препозна и остави сѐ и му побрза во пресрет. Таткото во овој случај повеќе ќе сакаше први да го пречекаат мачката или кучето или и двете, отколку ќерката, неговото најмладо дете.

Но што се случило еднаш не може веќе да се поправи.

„Ми донесе ли, тате, пупка од ружа“ го праша ќерката прегрнувајќи го својот татко.

„Донесов, донесов убава како ниедна на светов, но драго мое дете, многу е скапа!“ рече таткото и почна да плаче. Се исплаши ќерката и го укори татка си зошто ја купил. Но таткото заврте со главата: „Оф, дете мое, сиот свој имот би го дал само тебе да те зачувам“, — ѝ одговори таткото и притоа почна да ѝ раскажува што му се случи и дека таа мора да оди по три дена кај ѕверката.

Кога ќерката ја чу приказната од својот татко, се исплаши, но имаше добро и храбро срце, па рече:

„Не жалости се поради тоа, тате. Штом е така, ќе одам и некако ќе го истрпам тоа што ме очекува.“

Утешувајќи го така својот татко, ја закачи на појасот пупката од ружата и влезе со него во куќата.

На третиот ден се прости со куќата и татко ѝ плачејќи појде да ја испрати. Тргнаа кон шумата. Пред шумата ќерката се прости со таткото и сама појде по патот што ѝ го покажа тој. Патот водеше право во долината каде што се наоѓаше грмушката од ружата. Кога пристигна таму, погледна наоколу, но не виде никого. Ја зеде пупката в рака, смело пристипи кон грмушката и допирнувајќи ја викна: „Тука сум!“

Во истиот момент шумата загрме, земјата се стресе и се отвори, а девојката речиси главечки пропадна во земјата.

Кога дојде на себеси и се обѕирна наоколу, виде дека се наоѓа пред црн мраморен дворец во убава градина, а од десната страна ја виде каде стои ѕверката чудовиште.

Таа се стресе, но ѕверката ѝ прозбори со многу пријатен глас: „Не плаши се красна девојко, ништо нема да ти сторам. Шетај по градината, оди во дворецот, таму ќе најдеш јадење и кревет, само ни збор не зборувај, па макар што да видиш, макар што да те мачи, само чекај и биде трпелива; кога ќе ги претрпиш маките, ќе бидеш среќна.“

По овие зборови ѕверката ја снема а зачудената девојка некое време мислеше за нејзините зборови. Тогаш појде да ја разгледа градината, и кога почувствува глад, влезе во дворецот. Како однадвор така и одвнатре дворецот беше црн, а исто така и сета покуќнина во него. Во една соба на масиче беше ставено за едно лице, имаше неколку јадења. Премногу убави, јадејќи помисли девојката. Девојката се најаде, отиде до бунарот за да се напие вода, а кога на небото се појави ѕвезда отиде да спие.

Околу полноќ во дворецот се разнесе страшна викотница, вратите се изотворија секавично, а во собата каде што спиеше девојката нагрвалија цел рој различни инсекти и ѝ се нафрлија на девојката. Ја

штипеа и боцкаа додека не ја измачија; но таа молчеше. Најпосле, како што дојдоа така и си отидоа; девојката заспа, а утрото кога стана виде дека една третина од дворецот побелела.

Кога дојде во градината, ѕверката веднаш ја запраша како ја помина ноќта, а таа ѝ раскажа сѐ за инсектите како ја мачеа; од ѕверката воопшто не се плашеше, дури не ѝ се чинеше ни толку грда колку кога ја виде првпат. Кога ѝ раскажа сѐ, ѕверката со пријатен глас ја предупреди да биде само трпелива и збор да не прозбори, па макар да биде уште полошо отколку минатата ноќ, и потоа се изгуби оставајќи ја девојката сама. Девојката отиде да ја разгледа градината и кога почувствува глад влезе во дворецот за да се најаде и да се напие од бунарот, а вечерта легна да спие. Тукушто малку преспа, кога околу полноќ пак се разнесе врева и викотница, поголема отколку првата ноќ, и рој разновидни инсекти нагрвалија во собата и ѝ се нафрлија на девојката како скакулци на ливада. Ја штипеа, тепаа, ја влечеа за косата, ја боцкаа, ѝ правеа сѐ најлошо што знаеја, но девојката остана нема како и минатата ноќ. Утрото со мака се довлече до градината каде што ѕверката веќе ја чекаше и жалеше, но сепак убаво ја замоли уште само третава ноќ да остане трпелива и да не проговори ни збор, макар по цена на животот. Девојката не се израдува кога ѕверката ја напушти и почувствува дека ѝ е необично без неа, бидејќи не ѝ се стори веќе толку грда. Сакаше со неа да разговара. Кога го погледна дворецот, виде дека пак една третина од дворецот побелела. Преку денот се шеташе низ градината, одеше да јаде во дворецот, да пие вода на бунарот и така полека ѝ помина дента и настапи ноќ. Со страв легна во креветот и не можеше да заспие, но цврсто реши, што и да биде, да не проговори ни збор. Кога беше околу полноќ нагрвалија диви ѕверки, уште погладни, и уште пострашни отколку минатите ноќи. Ѝ се нафрлија на девојката во креветот. Започнаа да ја мачат, да ја штипат, да ја симнуваат од креветот, да ја влечат за косите и да ја бодат. Девојката молчеше

како риба. Но кога почнаа да ѝ кинат месо од телото, не можеше повеќе да ги издржи болките и викна: „Оф!“

Во истиот момент дворецот се стресе, ѕверките се изгубија, а пред девојката се појави прекрасен младич и почна да ѝ ги бацува рацете. Кога дојде малце на себеси, убавиот младич ѝ раскажа дека татко му е кнез, дека е господар на овој дворец и на целиот крај, но дека пред многу години една вештица од одмазда го маѓепсала и го престорила во грда ѕверка толку долго, додека не го ослободи добра, благородна девојка, која за него молчејќи би претрпела мачења и болки. Кога ѝ го раскажа сето тоа, младиот кнез додаде:

„Ти, убава девојко, ме ослободи и затоа ќе бидеш моја жена и господарка на мојот убав дворец — ако го сакаш тоа.“

Сигурно дека девојката не се спротивстави. Се свршија. Утрото, кога младата невеста слезе во градината, виде дека целиот дворец оживел и дека во него сѐ блескоти од убавина.

По неколку дена кнезот заповеда да се впрегнат коњи и прекрасна кола, и со цела придружба заминаа да го посетат таткото и сестрите. Колку беше радосен таткото кога го виде своето мило, веќе прежалено дете во добри раце и среќно, секој може да замисли.

(Словачка народна приказна)

## ДВАНАЕСЕТТЕ МЕСЕЦИ

Беше една мајка и имаше две ќерки. Едната беше нејзина, а другата пасторка. Ќерка си многу ја сакаше, а Марушка не сакаше со очи да ја види, само поради тоа што таа беше поубава од нејзината Елена. Добрата Марушка не знаеше дека е убава и не ѝ беше јасно зошто кога ќе ја погледнеше мајка ѝ секогаш е толку лута. Сета работа мораше сама да ја свршува. Ја суредуваше куќата, готвеше, переше, шиеше, предеше, ткаеше и носеше трева за кривичката. Елена само се облечуваше и по цел ден безделничеше. Марушка сепак целата работа весело ја работеше, беше трпелива, ги поднесуваше зебелешките и на мајка си и на сестра си, кои често ѝ се потсмеваа.

Тоа сепак ништо не ѝ помагаше. Тие од ден на ден стануваа сѐ полоши само поради тоа што Марушка беше сѐ поубава, а Елена сѐ погрда. Мајка ѝ мислеше: „Зошто да живее во мојата куќа толку убава пасторка?“ Од тој момент маќеата и ќерка ѝ мислеа како да се ослободат од кутрата Марушка. Ја мачеа со глад, ја тепаа, но таа сѐ трпеше и при сето тоа од ден на ден стануваше сѐ поубава. За неа измислија такви маки какви што на добар човек ни на ум не би му паднале.

Еден ден, во половината на јануари, Елена повте мирис од синолички.

„Еј Марушке, донесе ми од шумата китка синолички. Сакам да ги закачам на појасот за да можам да ги мирисам“ — ѝ заповеда на сестра си. „Оф, боже, драга сестро, што ти паднало на ум? Кој жив чул дека зиме растат синолички?“, рече кутрата девојка. „Како се осмелуваш да одговараш кога јас нешто ќе

ти заповедам? Подобро оди, а ако не донесеш од шумата синолички, ние ќе те отепаме“, ѝ се закани Елена. А маќеата ја фати Марушка, ја истурка од куќата и зад неа цврсто ја затвори вратата. Девојката долго луташе, глад ја мачеше, се тресеше од студ и тогаш најмногу сакаше да умре. Во тој момент во далечината забележа мала светлина. Појде накај неа и дојде на врвот од ридот. Тука гореше голем оган околу кој имаше дванаесет камења, а на нив седеа дванаесет луѓе. Тројцата најстари имаа бели бради, а од другите девет, тројцата најмлади беа најубави. Не зборуваа, туку мирно седеа и гледаа во огнот. Тие дванаесет луѓе беа дванаесетте месеци. Јануари седеше на највисокото место, имаше бела брада и коса како снег, а во раката држеше чекан.

Марушка се преплаши, застана зачудено, а потоа малку се охрабри, им пријде поблизу и замоли: „Добри луѓе, дозволете ми малку да се огреам, целата се тресам од студ.“

Јануари климна со главата и ја праша девојката: „Зошто си дошла, моја девојко, што бараш?“

„Сум пошла по синолички.“

„Сега не е време да се оди по синолички, има снег“, рече Јануари.

„Оф, знам, но сестра ми Елена и маќеа ми заповедаа да им донесам од шумата синолички. Ако не ги најдам, ќе ме отепаат. Ве молам многу, кажете ми, браќа, каде ќе ги најдам?“

Тогаш Јануари се подигна, појде до најмладиот месец и му го стави чеканот в рака велејќи: „Брате, помрдни се погоре!“

Месецот Март седна на повисокиот камен и мавна со чеканот над огнот. Во истиот момент вивна огнот високо, снегот започна да се топи, дрвјата да пупат; под буката се зазелени трева, во тревата се зацрвенеа пупки од лалиња и настана пролет. Во грмушките, скриени под лисјата, процутеа синолички, а ги имаше толку, божем по земјата е послана голема сина шамија.

„Бери, брзо, Марушке, брзо...“, ѝ рече Март. Марушка сета радосна ги береше синоличките и на-

брзо набра многу. Потоа на месеците убаво им заблагодари и весело тргна дома.

Елена и маќеата многу се зачудија кога ја видоа Марушка со синолички. Кога ја отворија вратата, мирисот од синолички ја исполни целата куќа.

„Каде ги набра?“ запраша пакосно Елена.

„Таму, далеку во шумата растат под грмушките. Ги има многу“, одговори Марушка. Елена ги зеде синоличките, ги помириса самата, ѝ даде на мајка си и таа да ги помириса а потоа ги закачи на појасот. На сестра си ниту ѝ рече да ги помириса.

На вториот ден Елена седеше покрај печката не работејќи ништо и посака јагоди. Веднаш ја викна сестра си и ѝ рече:

„Еј, Марушке, донеси ми од шумата јагоди!“

„Оф, боже, драга сестро, каде да најдам јагоди? Кој слушнал досега оти под снегот растат јагоди?“ — рече Марушка.

„Како се осмелуваш да одговараш кога јас ти наредувам? Брзо оди, а ако не донесеш јагоди, ќе те отепаме“, ѝ се закани лошата Елена. Маќеата ја фати Марушка, ја истурка од куќата и зад неа цврсто ја затвори вратата. Горко плачејќи отиде девојката во шумата. Снегот беше длабок. Девојката скиташе, скиташе долго, се мачеше гладна и се тресеше од студ. Во далечината ја забележа истата онаа светлина што ја виде вчера. Сета радосна се упати кон неа. Пак дојде до оној голем огон околу кој седеа дванаесетте месеци. Јануари седеше на највисокото место.

„Добри луѓе, пуштете ме покрај огнот за да се огреам, сета се тресам од студ“, ги замоли Марушка. Јануари ја подигна главата и ја праша: „Зошто пак си дошла? Што бараш сега?“

„Одам по јагоди“, одговори Марушка.

„Што, па зимно време не растат јагоди“, — рече Јануари.

„Оф, знам“, тажно одговори Марушка. „Маќеата и Елена ми заповедаа да им донесам јагоди, а ако не им донесам ќе ме отепаат. Браќа, ве молам многу, кажете ми каде да ги најдам?“ Тогаш Јануари стана,

појде до месецот кој седеше спроти него, му го подаде чеканот в раце и му рече:

„Слушај ме, Јуни, дигни се малку погоре!“

Месецот Јуни седна на повисокиот камен и мавна со чеканот над огнот. Огнот високо вивна, а од неговиот жар за миг се стопи снегот, земјата се зазелени, дрвјата пролистеа, птиците пропеаја, разновидно шумско цвеќе расцути и настана лето. Под буките божем некој истурил бели ѕвездички. Тие брзо се претвораа во јагоди, што брзо зрееја небаре крв разлеани по земјата.

„Брзо бери, Марушке, брзо“, ѝ рече Јуни. Радосна Марушка береше јагоди сѐ додека не ја наполни престилката. Потоа убаво им се заблагодари на месеците и весела тргна дома.

Кога Марушка се врати дома со полна престилка јагоди, Елена и маќеата многу се зачудија. Миризба од јагоди ја исполни целата куќа.

„Каде си ги набрала?“ праша одвратно Елена.

„Далеку во шумата растат под буките. Ги има многу“ одговори Марушка.

Елена ги зеде јагодите, таа и маќеата до ситост се најадоа, а на Марушка не ѝ понудија ниедна. На Елена јагодите особено ѝ се допаднаа, а на третиот ден посака црвени јаболка.

„Еј, Марушке, оди во шумата и донеси ми црвени јаболка“, ѝ заповеда на сестра си.

„Оф, боже, драга сестро, од каде зиме црвени јаболка?“, се спротивстави кутрата Марушка.

„Зар се осмелуваш да одговараш кога јас ти наредувам? ! Брзо оди во шумата, и ако не ми донесеш јаболка, да знаеш ќе те отепаме!“, ѝ се закани лошата Елена. Маќеата ја фати Марушка, ја истурка од куќата и зад неа цврсто ја затвори вратата. Горко плачејќи девојката затрчана отиде во шумата. Снегот беше длабок. Во него немаше никаква трага. Девојката веќе не скиташе, брзаше право на врвот од ридот, каде што гореше голем оган околу кој седеа дванаесетте месеци. Јануари седеше на највиското место.

„Добри луѓе, дозволете ми да се огреам, целата се тресам од студ“, — замоли Марушка приближувајќи се до огнот.

Јануари ја крена главата и ја праша: „Зошто си дошла пак, што бараш сега?“

„Барам црвени јаболка“, одговори Марушка.

„Сега е зима, а зиме нема јаболка на дрвјата“, одговори Јануари.

„Оф, знам“, одговори тажно Марушка. „Но сестра ми Елена и маќеата ми наредија да им донесам од шумата црвени јаболка. Ако не им донесам, ќе ме отепаат. Ве молам многу, браќа, кажете ми каде да ги најдам?“

Тогаш Јануари се дигна и појде до еден постар месец, му го даде чеканот и проговори: „Брате, дигни се малку повисоко!“ Месецот Септември седна на повисокиот камен и мавна со чеканот над огнот што жестоко се распали. Го снема снегот, дрвјата се облекоја со лисја, што почнаа да паѓаат. Ветрот ги разнесуваше на сите страни по жолтеникавата ливада. Овој пат Марушка гледаше разновидно цвеќе. На ртовите цутеа циклами, се црвенееја каранфили, во долината качунки, а под буките растеше висока папра и густи иглолисни растенија. Марушка со погледот бараше јаболка, па и навистина ги здогледа на гранките.

„Брзо треси, Марушке, брзо,“ ѝ рече месецот. Марушка сета среќна почна да го тресе стеблото од јаболкницата, но падна само една. Затресе по вторпат и падна уште една.

„Марушке, сега побрзај дома“, ѝ рече месецот. Таа веднаш послуша, ги зеде двете паднати јаболка и топло им се заблагодари на месеците, па потоа весело потрча дома.

Кога ја видоа Марушка со јаболката в раце, Елена и маќеата многу се изненадија. Брзо ѝ ја отворија вратата и Марушка им ги даде двете јаболка.

„Каде си ги скинала?“ — праша Елена.

„Растат далеку во шумата, ги има уште многу“, рече Марушка.

„А зошто не донесе повеќе, или си ги изела патем?“ се развика по неа Елена.

„Ах, мила сестро, не изедов ниедна. Кога првпат го затресов стеблото, падна едно јаболко. Кога повторно го сторив тоа, падна уште едно и повеќе не ми позволија да тресам, ми рекоа да си одам дома“, одговори Марушка.

„Господ да те отепа“, се развика Елена и сакаше да ја тепа Марушка. Марушка почна горко да плаче, молејќи го бога да умре за да не ја мачат повеќе Елена и маќеата. Побегна во кујната. Потоа Елена се смири и почна да го јаде јаболкото. Јаболкото толку ѝ се допадна како никогаш во животот. И на маќеата ѝ се допадна. Ги изедоа двете и посакаа уште.

„Дај ми го, мајко, кажувот, ќе одам сама во шумата“, рече Елена. „Ако ја испратиме пак Марушка, таа сите ќе ги изеде патем. Јас веќе ќе го најдам тоа место и сите јаболка ќе ги истресам макар и да викаат по мене.“

Залудо мајка ѝ ја одвратуваше. Елена го зеде кожувот, стави шамија на главата и тргна во шумата. Мајка ѝ стоеше на прагот и гледаше долго по неа. Снегот беше висок и никаде не се гледаше никаква трага. Елена долго скиташе, желбата за јаболка ја влечеше сѐ подалеку и подалеку. Одеднаш во далечината забележа светлина и тргна кон неа. Дојде на врвот од ридот, каде што гореше голем оган. На камењата, околу огнот седеа дванаесетте месеци. Елена се исплаши, но брзо се прибра, пријде поблизу до огнот и ги протегна рацете за да се огрее не прашувајќи ги месеците.

„Зошто си дошла, што бараш овде?“, мрзоволно ја праша Јануари.

„Што ме прашаш, ти стара будало, не треба да знаеш каде сум пошла“, грубо одговори Елена, се сврте и отиде во шумата.

Јануари го набра челото и мавна со чеканот над главата. Во истиот момент на небото се навлекоа темни облаци, пламенот од огнот почна да се повива накај земјата, а снег почна да паѓа многу густо. Мразовен ветар зафучи низ шумата. Елена не гледаше

ни чекор пред себе, скиташе, пропаѓаше во длабок снег и нозете сѐ повеќе ѝ премалуваа и ѝ се смрзнуваа. Снегот непрестано паѓаше. Елена ја колнеше Марушка. Не ѝ помагаше ни топлиот кожув.

Во тоа време мајка ѝ нестрпливо ја чекаше Елена, често ѕирнуваше низ вратата и низ прозорецот, но од Елена немаше ни трага ни глас. Мислеше во себеси дека можеби црвените јаболка толку ѝ се присладиле што од нив не може да се раздели. Што можеше друго да биде? „Морам да видам самата каде е“, помисли најпосле маќеата. И таа зеде кожув, стави шамија на главата и тргна по Елена. Снегот беше длабок. Никаде немаше никаква трага. Ја викаше Елена, но никој не се одѕиваше. Скиташе долго, снегот постојано паѓаше, а студениот ветар виеше по шумата.

Марушка за тоа време ја среди куќата и ја нарани кравичката, но Елена и маќеата никако не се враќаа. „Каде можеа толку долго да се задржат?“ — рече Марушка земајќи ја урката. Вретеното беше веќе полно, во собата се стемни, а нив уште ги немаше.

„Оф, боже, што ли им се случило?“ — ги жалеше добрата девојка и со трепет гледаше низ прозорецот. Небото сјаеше, земјата светеше, а човек не можеше да се види. Таа жално го затвори прозорецот.

Другиот ден приготви појадок и ручек, но мајката и сестрата не се враќаа.

Обете се смрзнаа во шумата.

На Марушка ѝ остана куќичката, кравичката и парчето земја, па таа задоволно и убаво живееше.

(Словачка народна приказна)

## ПРОКЛЕТАТА ДЕВОЈКА

Еден богат селанец имаше две деца, мало синче и убава, возрасна ќерка. Тој многу ја сакаше својата жена и децата, но исто така сакаше и да лови риба. Еден ден ја зеде мрежата и појде на лов. Одејќи така замислен, дојде до едно езеро во кое никогаш дотогаш не ловел риба. Не размислувајќи долго, ја фрли мрежата во водата. Веднаш потоа сети дека е ловот богат, зашто мрежата беше тешка. Кога ја извлече на суво, беше полна со големи, шарени риби. Милина беше да се видат. Селанецот уште еднаш ја фрли мрежата и пак ја извлече полна со риба. Се полакоми и сакаше да ја фрли и по третпат. Одеднаш над езерото зафучи страшен ветер, брановите се издигнаа високо и навалија накај брегот. Пред селанецот одеднаш се појави страшен, црн змев. Селанецот од страв се скамени.

„Како си се осмелил да ловиш овде риба? Овде ловот е забранет“, — загрме змевот на селанецот со страшен глас. Селанецот се бранеше дека не знаел оти тука не смее да се лови риба, го молеше змевот да му прости и му нудеше да му плати колку што сака.

„Јас не ги сакам твоите пари, не ми се потребни! Сакам да се оженам со ќерка ти!“

Селанецот сега се исплаши уште повеќе. Му го нудеше целото свое богатство само да не му ја бара ќерката. Змевот за тоа не сакаше ни да чуе. Со својот страшен глас згрче и го праша селанецот:

„Ќе ми ја дадеш ли ќерката или не?“

Селанецот затрте со главата и му рече на змевот: „Не ја давам јас својата ќерка на таква страшна грдосија како што си ти, за две мрежи риба!“

„Овие риби се мои жители, а ти ги уништи и затоа ќе ми ја дадеш ќерка ти! Ако не ми ја дадеш ти, јас сам ќе ја земам! По седум недели, седум дена и седум часа јас ќе дојдам по неа!“ — грмеше змевот со страшен глас. Притоа ветерот пак зафучи над езерото и змевот го снема.

Селанецот ги остави рибите и натажен тргна дома. Неговата прекрасна ќерка му излезе во пресрет, а кога ја забележа, ја наведна главата со насолзени очи. Кога го виде ќерка му толку тажен го праша да не е болен, некој да не го навредил, или можеби е слаб ловот.

„О, ќерко моја, камо таа среќа да е слаб ловот!“ — воздивна таткото, а солзи му потекоа по очите. И жена му го праша што му се случило, но од голема болка, од која му се стегаше срцето, не можеше да каже ниеден збор. Кога малку дојде на себеси, што можеше друго, освен да им раскаже на жена си и ќерка си што му се случи кај езерото.

Мајката, очаена, почна да плаче, а ќерката откако дозна дека змевот ќе дојде по неа, страшно се вџаши и се исплаши. Сепак родителите ги смируваше и ги молеше да не очајуваат бидејќи можеби змевот не ќе дојде. Го советуваше татко си добро да ја скрие кога ќе дојде змевот во определеното време. Таткото веднаш почна да ѕида една цврста кула. Кога ја заврши работата, направи голема железна врата со девет брави и ги вѕида во кулата. Тогаш во неа ја затвори ќерката надевајќи се дека тука змевот нема да ја најде.

Определеното време од седум недели, седум дена и седум часа помина. Одеднаш задува страшен ветер. Бравите на кулата испопаѓаа, вратата сама се отвори и ветерот повторно зафучи. Кога преплашените родители стигнаа во кулата, нивната ќерка повеќе таму ја немаше. Ја снема небаре во земјата пропадна. На родителите срцето да им пукне од жал — но каде да појдат, каде да ја бараат изгубената ќерка? Најпосле се помирија со судбината. Таткото престана да лови риба, а единствена радост и утеха му беше неговото мало синче, кое се викаше Стеван. Растеше тој како

од вода, а беше убав како девојка. Таткото го одгледуваше како што знаеше најубаво и создаде од него силно и храбро момче. Кога Стеван порасна, често ги прашуваше родителите зошто и тој нема сестричка како и другите негови другари. Родителите секогаш ги избегнуваа таквите разговори со него, само да не дознае на каков начин останал без својата родена сестра. Еден ден, пребарувајќи по ковчегот од мајка си, на дното најде девојчински фустан. Со изненадување и чудење го разгледуваше фустанот кога во собата влезе мајка му.

„Мајко, чиј е фустанов?“

„Чиј би можел да биде освен мој! Мој е, уште кога бев девојче!“ — се изговараше мајка му, му го зеде фустанот од рацете и пак го остави во ковчегот.

Стеван забележа дека мајка му плаче. Тоа му беше чудно и постојано ја молеше мајка си да му каже зошто плаче и чиј е фустанот на дното од ковчегот. Никако не можеше да поверува дека е нејзин. По долго колебање мајка му сé му призна. Му раскажа дека имал убава сестра, која еден ден ја однел страшен, црн змев и дека не знаат што се случило со неа, дали е уште жива или мртва.

„Оф мајко, веднаш одам да ја барам сестра си, макар да морам да одам на крај на светот“, извикна Стеван.

Мајка му се исплаши и почна да го одвратува од тоа. Му зборуваше дека татко му и таа ќе бидат уште понесреќни ако му се случи нешто и нему во светот. . . ако и тој загине. Но Стеван остана при својот збор, од својата замисла не сакаше да се откаже. И татко му, му бранеше да тргне на тој опасен пат — но Стеван навалуваше на своите родители сé дотогаш додека тие не попуштија и не се согласија. Ги тешеше мислата дека Стеван е храбро момче, кое сепак еден ден кога и да било ќе тргнеше по светот за да дознае нешто за својата изгубена сестра.

Стеван зеде малку храна и пари за пат, а мајка му му даде еден светол камен за да му свети ноќе и да му го покажува патот. Го испратија со родителски благослов, и тој тргна на пат. Долго скиташе низ не-

кои пустини, додека најпосле не излезе на една ливада. На таа ливада имаше што и да види. Лав, пес и гавран се караа околу една пцовисана овца. Секој од нив тврдеше дека е негова. Одеднаш тие го забележаа Стевана.

„Гледајте, ене таму човек! Тој е поумен од нас. Тој нека пресуди чија е овцата! — викна лавот.

Песот и гавранот се согласија со предлогот од лавот и кога Стеван им пријде поблизу му раскажаа зошто се караат и дека сакаат тој да им пресуди.

„Добро, ќе ви пресудам!“ — рече Стеван. — „Лавот нека го земе месото, песот коските, а гавранот цревата!“ Животните беа задоволни со пресудата и топло му се заблагодарија. Лавот скина едно свое влакно, му го подаде на Стевана и му рече:

„Еве ти го ова мое влакно, и кога ќе ти биде потребно, префрли го преку главата, сети се тогаш на мене и ќе станеш толку силен што ќе можеш да сториш сѐ што можам и јас со својата сила.“ Песот исто така му даде едно свое влакно и му рече исто како и лавот. Гавранот му даде перце. Стеван им се заблагодари на добрите животни и ги сокри нивните влакна и перцето. Кога животните почнаа да ја делат овцата, тој тргна понатаму. Пак долго скиташе низ пусти долини. Преку ридови и темни шуми, истоштен и изморен, дојде до еден дворец што целиот беше изграден од црн камен. Стеван влезе на првата врата, а таа се затвори веднаш по него. Внатре немаше ни жива душа. Влезе на втората врата — и таа веднаш се затвори по него. Влезе и на третата врата, а низ патот никого не забележа. И во дворот беше пусто, а кога влезе во дворецот, насекаде владееше тишина како в гроб. Стеван не се плашеше. Без никаков страв седна на еден стол и очекуваше дали некој ќе се појави. Но не дојде никој. „Што, зар овде сите изумреле? Морам да погледам дали некаде ќе можам да најдам парче леб — добро сум изгладнет“, — си рече во себеси Стеван и стана од столот. Штом го помисли тоа, се создаде пред него покриено масиче и на него добра вечера. Не размислувајќи долго, седна на масата и добро се најаде.

По вечерата уште малку размислуваше, а кога во себеси посака добра постела за да се наспие и одмори, во еден агол се појави кревет со постела, уреден како за некој крал. Нишајќи со главата, помисли во себеси: „Кога утре ќе станам, морам да видам кој толку ме чува“, потоа легна и заспа.

Ноќта му се причини како да седи некој покрај него и воздивнува, но не можеше да се разбуди. По појадокот појде да го прегледа дворецот. Ѕирнуваше во секој агол и му се чинеше дека насекаде сѐ беше прекрасно наместено и суредено, но сѐ беше пусто божем во тој маѓепсан дворец како да беше изумрено сѐ. Кога повторно се врати во собата, ручекот веќе го чекаше на масата. Сѐ му изгледаше чудно и од сѐ што виде тука заклучи дека навистина се наоѓа во маѓепсан дворец. Вечерта доби вечера, но немаше светло. Тој го извади светлиот камен што му го даде мајка му на поаѓање и тој блесна како ѕвездичка.

Кога легна в кревет, го сокри каменот в пазуви и реши таа ноќ да не спие, за да види, ако се повтори како првата ноќ, кој седи покрај него и кој воздивнува. Размислувајќи така остана постојано буден. Во собата беше темно како в гроб, владееше таква тишина што и мува можеше да се чуе. Околу полноќ во собата нешто зашуми како лисја од бреза. Стеван полека го напипа мечот и камчето во пазувата. Тој добро чувствуваше дека некој стои покрај него и тивко воздувнува.

„Кој е, што е тоа?“ — викна Стеван и го извади каменот од пазуви. Тој го сврте на онаа страна од каде што се слушаше воздивнувањето, и виде чудо, покрај него стоеше прекрасна девојка облечена во црно. „Која си ти и што бараш од мене?“ — праша Стеван и скокна од креветот.

— Оф, јас од тебе не барам ништо. Но од каде си ти, момче? Јас сум проколнатата девојка. Многу години веќе се наоѓам во овој дворец. Не сум видела ни птици, ни бубачки, а камоли човек. Но бегај, момче, ако ти е мил животот, оти ако долета црниот змев, ќе те раскине!“

„Тебе сигурно и те донесол во овој маѓепсан дворец црниот змев? — запраша брзо Стеван.

„Така е, мене црниот змев ме украде и ме зароби во овој маѓепсан дворец затоа што татко ми не сакаше да ме даде за жена на такво плашило!“

„Ако тебе навистина те украл црниот змев — тогаш ти си моето мило сестриче што го барам на сите страни, а јас сум твојот роден брат!“ — крикна Стеван и почна да ја гушка и бакнува сестра си.

Кога проколнатата девојка дозна дека тоа убаво момче е брат ѝ Стеван, не знаеше што да прави од радост и среќа, но откако се сети за змевот, се oнерасположи и се ражали.

„Оф, слатко мое братче, овде не смееш да останеш, оти ако те најде овде таа страшна ламја, на парчиња жив ќе те растргне. Поради тоа и дојдов за да те предупредам да бегаш веднаш. Утре е третиот ден, кога змевот секогаш долетува во овој дворец и тука останува цел ден. Притоа кога добро ќе се нахрани, пак одлетува. Така тоа постојано се повторува, а мене никој не може да ми помогне и да ме спаси од тоа страшно чудовиште.“

„Јас ќе ти поможам, мила моја сестричке, и нема да се вратам дома додека не те спасам одовде!“ — викна храбро Стеван.

„Оф, драги мој брате, додека е жив змевот, додека тој не загине, јас ќе морам да останам проколната во овој маѓепсан дворец. Но тој е толку силен и јак што никој не може да го совлада“, — одговори тажно сестра му.

„Дали ќе победам или не, не се плашам од ништо! Каква е таа сила што никој не може да ја совлада!?“

„Е, токму тоа ќе го прашам“ — рече брзо сестра му откако разбра што мисли брат ѝ. По кратко размислување го зеде братот за раката и го поведе низ многу празни соби додека не дојдоа до една празна визба. На братот му рече да чека тука мирно макар што и да чуе, макар што и да се случи. Му рече уште да не се јавува жив додека таа не се врати

повторно. Стеван го послуша советот од сестра си, го зеде мечот во обете раце и полека седна. Сестра му брзо се врати и со страв го очекуваше доаѓањето на змевот. Изутрината, одеднаш, низ дворот се крена страшен ветар и црниот, гладен змев јурна во собата, каде што веќе сестра му беше приготвила за него маса преполна со разновидни јадења, од кои лесно ќе се најадеа педесетина луѓе.

Иако низ сите соби мирисаа разни јадења, змевот постојано душкаше по собата и викаше:

„Кој бил овде! Кој бил овде!?"

„Оф, боже-боже, кој би можел да биде тука!? Веќе толку години откако сум овде, не може да се види ни птица, ни бубачка, а камоли човек. Сигурно си се намирисал човечки здив додека си летал по светот! Види само каков ручек сум ти приготвила! Седни и јади! Ќе ти се слади!"

Така му зборуваше девојката умирувајќи го. Змевот се сврте кон масата и почна да ги одбира јадењата што ги сакаше најмногу. Тогаш почна толку стрвно да јаде што наскоро на масата останаа само празните садови. По ручекот змевот ја стави главата во полите на девојката, а таа мораше да го поска.

Поскајќи го така, девојката одеднаш му рече: „Кажи ми ти мене, грдосијо, кога најпосле ќе цркнеш? Дали јас засекогаш ќе останам проколната?"

Змевот се исклешти со студен осмев и на девојката ѝ одговори: „По сѐ изгледа дека ти засекогаш ќе останеш проколната, бидејќи јас само тогаш ќе цркнам, кога ќе загине мојот најстар брат, а него никој не може да го убие!"

„А зошто?"

„И кога некој би го убил и расекол на две половини, ќе излета од него зајак. Кога би го убил зајакот и расекол на две половини ќе излета од него гулабица. Кога би ја убил и гулабицата, од неа ќе излезе јајце и кога тоа јајце би ми го фрлил в чело, тогаш ќе ме убие!"

Кога го чу ова девојката, воздивна и продолжи да го поска змевот додека не заспа цврсто. Откако

виде дека долго нема да се разбуди, му ја стави главата на зглавјето па тивко како сенка излезе низ вратата и за миг се најде во избата кај братот. Сé му раскажа што чу од змевот.

Стеван сакаше веднаш да тргне на пат, но сестра му уште го задржуваше.

„Еве ти“, му рече подавајќи му една матарка — „во оваа матарка има вино, па кога ќе се напиеш од ова вино, ќе добиеш сила колку дваесет силни луѓе. За да стасаш таму што побрзо, ќе ти го дадам коњот Татош кој ќе те однесе на местото каде што се наоѓа најстариот брат на змевот. Коњот те чека пред вратата што води во оваа изба.“ Потоа му ја покажа на братот вратата, што тој порано не ја ни забележал.

„Но немој да одиш одовде додека коњот не удри со едната нога. Тогаш мора да стоиш покрај него сé дури не удри и вторпат со ногата. Тогаш седни на него, а кога тој ќе за'рже, тогаш тргни. Сакаш ли да патуваш во правецот по кој тече водата или по кој дува ветерот?“ — го праша сестра му најпосле.

„Сакам да патувам на каде што дува ветерот!“

„Добро!“

По овие зборови двајцата се простија. Таа отиде тивко како што и дојде, а Стеван фати да чека покрај вратата. По малку пред вратата коњот удри со ногата еднаш, а Стеван брзо излезе на вратата и застана покрај коњот кој беше црн како гавран. Штом коњот удри по вторпат со ногата, тој го јавна, а кога за'рже тој го боцна и веќе јуреа над ридови, долини, реки, потоци, над полиња и бездни сé до седумдесет и седмата земја, каде што коњот запре пред една шума. Стеван слезе, а коњот го снема. Знаеше, значи, дека дошол на местото. Тој тогаш се сети за подароците што ги доби од животните кога се караа околу пцовисаната овца. За да се увери дека му зборуваа вистина, го зеде влакното од лавот, го префрли преку глава, се сети на лавот — и во истиот момент се претвори во лав. Близу до таа шума една девојка чуваше овци. Стеван сакаше да види дали таа ќе се исплаши од него. Девојчето страшно се исплаши од

животното што дотогаш не беше го видела. Тој ѝ рече дека е човек и дека не треба да се плаши. По овие зборови девојката се смири. Тој ѝ раскажа дека ќе се бори со змевот и ѝ ја подаде матарката со она вино што на поаѓање му го даде сестра му. Ја замоли девојката да биде во близината и кога ќе му попрестане силата да му сипе вино во устата, а тој за таа помош богато ќе ја награди.

Девојката му вети дека за него ќе стори сé што сака и ја зеде матарката со виното. Стеван, престорен во лав, тргна кон шумата. Почна да го вика змевот да излезе надвор и со него да се бори. Тогаш се појави од шумата страшен, црн змев.

„Што бараш ти овде, земно црвче? Зар ти се осмелуваш да се бориш со мене!?"

„Имаш право! Излези ми на мегдан!" — му одговори лавот. Змевот страшно се разлути, скокна на лавот и се фати со него гуша за гуша.

Долго се носеа така и змевот предложи малку да здивнат. Беше жеден, а на лавот тоа добро му дојде и тој малку да се поткрепи. Змевот отиде до реката малу да се разлади, а тогаш девојката притрча и го напои лавот со виното од матарката. Во тој час лавот сети во себе дваесеткатна сила и кога повторно се фати гуша за гуша со змевот, со првиот удар го растргна на половина. Штом го преполови змевот, скокна на него зајак, и почна да бега преку полето. Не чекајќи ни миг, Стеван го префрли преку главата влакното од песот и се пушти по зајакот. Најпосле го стаса и него го раскина на половина. Од зајакот излета гулабица и брзо се вивна в облаци. Стеван се сети за перцето од гавранот, го префрли преку глава и како гавран јурна по гулабицата. Долета до неа и ја раскина на парчиња. Од гулабицата излезе јајце, а Стеван го пречека и го фати.

Откако се врати на земјата, ѝ се заблагодари на добрата овчарка и богато ја награди. Потоа го јавна коњот, што се создаде пред него штом го фати јајцето од гулабицата. Како на крилја го понесе Татош Стевана кон дворецот. Влетаа низ трите врати и зап-

реа дури во дворот. Татош весело 'ржеше. Тоа го разбуди црниот змев и тој со еден скок се најде во дворецот, носејќи в рака огромен чекан. Но пред да пријде кон Стевана, му го фрли Стеван јајцето в чело. Змевот се заниша и се струполи. Во тој момент дворецот наполно се измени и сиот побеле. Наоколу се се раззелени и процуте, а луѓето што беа маѓепсани во разни животни, камења и други предмети, станаа пак луѓе. Сите му заблагодаруваа на Стевана, нивниот ослободител, а најмногу неговата родена сестра, која се измени во убава, млада девојка. На себеси имаше фустан бел како снег, а сјаен како сребро. Стеван не можеше да ѝ се изнавосхити. Дворецот беше полн со среќа и радост. Се приготвуваше голема гозба, а ослободениот народ го избра Стевана за свој кнез. По гозбата Стеван и сестра му појдоа по своите родители. Го оседлаа Татоша и тргнаа на пат. Тоа беше оној Татош, коњот на црниот змев. Него девојката го негуваше, со ветар и со оган го поеше и затоа Татош ѝ врати мило за драго, бидејќи Татошите сакаат да им служат повеќе на добрите, отколку на лошите луѓе.

Татош ги носеше во правецот по кој тече водата и набрзо пристигнаа во родителскиот дом.

Тешко е да се опише радоста и среќата кога родителите одново се состанаа со своите деца, за кои мислеа дека одамна се изгубени. По кусо време сите се преселија во земјата во која Стеван беше кнез. Таму живееја и управуваа со народот среќно и задоволно.

(Словачка народна приказна)

## МУДРАТА ДЕВОЈКА

Беа еднаш двајца браќа. Едниот беше богат поседник, без деца и многу скржав. Вториот, сиромашен селанец, имаше ќерка единка и беше со многу добро срце. Кога девојката наполни дванаесет години, ја зеде богатиот брат да му ги чува гуските. Две години го служеше само за храна, а по две години, кога стана посилна, остана кај него како слугинка.

„Работи, Манко, чесно", ѝ рече стрико ѝ. „Кога ќе си одиш откај мене, место плата јас ќе ти дадам убава кравичка. Токму сега имам теле од четири недели, ќе го изгледам и тоа тебе ќе ти биде сигурно помило отколку парите."

„Тоа и самите го знаете", одговори Манка и оттогаш во работата беше како жив оган, штедејќи му на стрика си секоја пара, а стрико ѝ секоја пара знаеше да ја искористи. Но стрико ѝ беше итар. Манка служеше чесно три години, така што не можеше ништо да ѝ се приговори. Меѓутоа, татко ѝ сѐ повеќе старееше додека снеможе и тогаш таа му беше потребна дома. Манка го побара ветеното теле, кое во меѓувреме веќе стана добра крава. Сега стрико ѝ го сврте листот, зборувајќи дека толку не може да ѝ даде, дека тоа не ѝ го ветил и настојуваше да се ослободи од Манка со неколку гроша. Но Манка не беше глупава да се согласи со тоа, туку плачејќи дома сѐ му раскажа на татко си, навалувајќи на него да ја изложи целата работа пред господинот прокуратор *. Бесен и лут на несовесниот брат, татко ѝ без премислување отиде в град и ја изложи својата тужба. Прокураторот го

* Судија

сослуша и прати по селанецот. Селанецот веќе претчувствуваше дека ќе мора да ја даде кравата доколку сето тоа прокураторот некако не го среди, па затоа настојуваше со сите сили да го придобие за себеси. Прокураторот се колебаше. Не сакаше да го налути богатиот селанец, а правото беше на страната од сиромашниот. Затоа реши да примени итрост. Ги повика поодделно секој од нив и им даде да ја решат гатанката: Што е најбристро, што е најслатко и што е најбогато? Им рече дека кравата ќе ја добие оној што ќе ја реши гатанката.

Без волја, отидоа браќата секој во својот дом, по целиот пат размислувајќи што може да биде тоа, но ни едниот ни другиот не можеше да ја долови вистината.

„Е, па како беше?“ — го праша жената богатиот селанец кога овој се врати дома.

„Ѓавол нека ги носи ваквите судови, сега сум готов“, рече селанецот фрлајќи ја на земја шубарата.

„А зошто, што се случи, да не изгуби?“

„Што? Да изгубам? Не изгубив, ама ќе изгубам. Прокураторот ми даде да ја решам гатанката: Што е најбистро, што е најслатко, а што е најбогато? Ако одговорам правилно, кравата ќе ми остане мене.“

„Их, и тоа ми е некаква гатанка! Сама ќе ја решам. Што има побистро од нашето црно куче, што има послатко од нашето буре мед, што има побогато од нашето сандаче со дукати?“

„Добро е, жено, погоди, кравичката нам ќе ни остане“, се смири селанецот и слатко го изеде она што му го приготви жената за ручек.

Сиромашниот селанец отиде дома целиот ужален, ја обеси шапката на клинецот и седна крај масата.

„Па, тате, како ја уредивте работата?“ праша Манка.

„Е, ја уредив. Тие се господа, поради нив човек ќе полуди!“

„Што се случи, раскажете ми сè!“

Татко ѝ ѝ раскажа што му даде да реши прокураторот.

„Зар само тоа? Тоа можам јас самата да го решам. Немојте да се ужалувате, утре ќе ви кажам“.

Сиромашниот селанец и покрај тоа санок не можеше око да затвори. Изутрина Манка влезе во собичето и му рече.

„Кога ќе ве праша прокураторот, кажете му дека е најсладок сонот, најбистро окото, а најбогата земјата од која се живее. Но внимавајте што ќе ви кажам, немојте никако да му кажете од кого сте го дознале тоа“. Сиромашниот селанец отиде при прокураторот љубопитен дали овој одговор ќе биде добар.

Прокураторот најпрво го повика богатиот и го праша како ја решил гатанката.

„Е, јас мислам“, одговори овој, „дека не може да биде ништо побистро од моето црно куче, што сé намирисува и пронајдува, ништо послатко од моето буре со мед, што веќе лежи четири години, и ништо побогато од мојот сандак со дукати.“

„Драги селанецу“, рече прокураторот и собра раменици, „не ми се чини дека погоди, но уште ќе го ислушам со каков одговор дошот брат ти.“

„Милостиви господине, јас мислам дека е најбистро окото што во моментот сé согледува, дека е најсладок сонот, бидејќи, колку и да е човек ужален и уморен, кога спие ништо не знае, а понекогаш сонот и ќе го израдува. Најбогата е земјата што ни го дава сето наше богатство.“

„Ти погоди и кравата е твоја. Но сега да ми кажеш кој те научил, оти знам дека тоа не е од твојата глава.“

Сиромашниот селанец долго одбиваше да каже, но бидејќи господинот многу настојуваше, се збрложи и се издрдоре.

„Е, добро кога ќерка ти е толку умна, нека дојде утре кај мене. Но тоа не смее да биде ни дење ни ноќе, не смее да биде ни гола ни облечена, не смее да дојде ни пешки ни со кола.“

На срцето од сиромашниот селанец пак се струполи нов камен.

„Драга моја Манко“, рече откако се врати дома,

„лошо ме советуваше, прокураторот не сакаше да верува дека јас ја решив гатанката, морав да му кажам сé што знам и сега треба да одиш кај него ни дење, ни ноќе, ни гола ни облечена, а не смееш да одиш ни пеш ни со кола."

„Е, не е тоа ништо, не грижете се. Јас веќе ќе се снајдам."

Манка во двата часот по полноќ стана, зеде една многу ретко ткаена вреќа, ја облече, на едната нога навлече чорап а на другата чевел и кога беше близу три часот, помеѓу дента и ноќта, седна на козата и половина јавајќи, половина пешки стигна в град. Прокураторот гледаше низ прозорецот и веќе ја очекуваше умната девојка. Кога виде како извела сé убаво, ѝ излезе во пресрет и ѝ рече. „Сега гледам дека си навистина умна девојка, ако сакаш ќе те земам за жена."

„Зошто да не, сакам", одговори Манка мерејќи го со очите прокураторот од главата до петеците. Младоженецот ја зеде својата убава невеста под рака и ја одведе во собата. Потоа испрати по татко ѝ и по кројач, на кој му заповеда за идната жена на прокураторот да сошие облека.

Еден ден пред венчавката младоженецот ја предупреди невестата да не се меша во неговите работи, во неговото судење и друго, бидејќи во спротивно веднаш ќе мора да се врати кај татка си.

„Ќе постапам како што сакаш," одговори невестата.

На другиот ден беше свадбата и Манка стана голема госпоѓа. Во својата нова положба таа многу добро се снајде, беше многу љубезна спрема секого и многу го сакаше својот сопруг. Поради тоа сите необично ја почитуваа. Еднаш дојдоа кај прокураторот двајца селани. Еден од нив имаше пастув, а вториот кобила. Обата коња беа нивна заедничка сопственост. Кога кобилата добила ждребе, се поставило прашање на кого му припаѓа тоа. Селанецот што го имаше пастувот тврдеше дека по право ждребето му припаѓа нему, а селанецот што ја имаше кобилата докажу-

ваше дека неговото право над ждребето е поголемо. Така тие се карале, додека најодзади не дојдоа до господинот прокуратор. Селанецот, сопственик на пастувот, имаше големо богатство и тајно му вети на прокураторот награда. Така ждребето му припадна нему.

Меѓутоа, прокураторовата жена од соседната соба чу сѐ и не ѝ се допадна неправедната пресуда од нејзиниот сопруг. Кога сиромашниот селанец излезе надвор, го повика и насамо му рече:

„Вие глупав човеку, како можевте да дозволите да ве излажат? Кој видел некогаш пастув да има ждребе?“

„Да, и јас мислам дека ми е сторена голема неправда но, што да правам кога прокураторот така реши?“

„Ви верувам и слушајте што ќе ви кажам, но под услов никој да не дознае кој ви го дал овој совет. Утре попладне земете мрежа, качете се на Скарман * и правете се божем ловите риба. Во тоа време ќе наиде таму мојот сопруг со неколцина пријатели. Кога ќе ве забележат, ќе ве прашаат што работите, а вие одговорете им: кога можат пастуви да имаат ждребиња, можат и во планина да живеат риби.“

Селанецот ѝ заблагодари на Манка и ѝ вети дека ќе го послуша нејзиниот совет. Другиот ден излезе прокураторот со неколцина пријатели на лов. Одеднаш оддалечина забележаа како растегнува еден селанец мрежи по Скарман. Сите почнаа да се смеат и кога дојдоа до самиот врв, го прашаа селанецот што работи на врвот од ридот.

„Ловам риба“, им одговори селанецот.

„Будало ниедна“, рече прокураторот — „кој жив слушнал некогаш дека живеат риби на врв планина!“

„Кога пастуви можат да имаат ждребиња, можат и на рид да живеат риби“, одговори селанецот.

---

* Скарман — рид во Западна Чешка.

Прокураторот поцрвене како божур; веднаш го повика селанецот да слезе, го одведе настрана и му рече:

„Она ждребе е твое. Но најпрво мораш да ми кажеш кој ти го даде тој совет.“

Селанецот се бранеше како знаеше и умееше, но најпосле сепак ја предаде жената на прокураторот.

Вечерта прокураторот дојде дома, и, не погледнувајќи ја својата жена, почна да шета нагоре-надолу по собата. Не проговори ниеден збор ниту пак одговараше на прашањата. Манка веднаш се сети какви неволји го мачат, но сепак трпеливо дочека што ќе се случи до крај.

По долго време сопругот застана пред неа со намуртено лице и рече:

„Помниш ли што барав од тебе уште пред венчавката?“

„Знам, знам добро“.

„Зошто тогаш го советуваше оној селанец?“

„Затоа што не можам да трпам неправда. Кутриот селанец беше измамен!“

„Дали беше измамен или не, тоа не беше твоја работа. Сега врати се од каде што дојде. Но за да не кажеш дека и со тебе несправедливо сум постапил, ти дозволувам да го однесеш одовде она што ти е најдраго.“

„Ти благодарам, маженце, на твојата добрина. Ќе те послушам кога веќе поинаку не може да биде. Дозволи уште последен пат да вечерам со тебе и тоа толку весело божем меѓу нас ништо не се случило.“

Манка веднаш отрча во кујната и заповеда да се приготви добра вечера и да се донесе најдобро вино.

Кога јадењето беше на масата, седнаа обајцата и почнаа да јадат, да пијат и да разговараат небаре се на свадбена гозба. Манка често, многу често му наздравуваше на својот сопруг и кога веќе забележа дека е пијан, на слугата му заповеда да ѝ подаде уште една чаша вино.

„Драги мажу, испиј ја на разделба оваа чаша

вино во мое здравје. Штом ќе ја испиеш, јас ќе си одам дома.“

Сопругот ја зеде чашата и до дното го испи виното за здравје на својата сопруга. Но веќе со мака владееше со јазикот. По кусо време главата му се збрложи и тој тврдо заспа. Госпоѓата се заклучи, слугите го наместија прокураторот в кревет и потоа заедно со креветот го дигнаа на рамења и појдоа по госпоѓата. Татко ѝ од вџашеност не можеше да дојде на себеси кога виде каква чудна поворка влегува во неговата куќа. Се смири дури тогаш кога ќерка му сѐ му објасни.

Кога прокураторот се разбуди, сонцето веќе беше високо издигнато. Гледаше околу себеси, ги триеше очите, но не можеше да се сети што се случило со него. Притоа на вратата се појави неговата сопруга во проста, но чиста селска пола и со црно капче врз главата.

„Ти си уште овде?“ ја праша.

„А зошто да не бидам? Јас сум во својата куќа!“

„А што барам јас овде?“

„Зар не ми дозволи со себе да го земам она што ми е најмило? Ти си ми најдраг, па тебе и те зедов.“

Прокураторот почна да се смее говорејќи: „Сѐ ти простувам. Но дури сега ми е јасно дека си ти поумна од мене и поради тоа од денешниов ден ќе судиш ти а не јас.“

На жената од прокураторот тоа ѝ стана мило и од тој ден таа донесуваше пресуди. И секогаш сите беа задоволни.

(Чешка народна приказна)

## ПРИНЦОТ БАЈАЈА

Еднаш еден млад крал мораше да се прости со својата сопруга и да оди во борба. Наскоро по неговото заминување кралицата роди два сина. Настана веселба во целата земја, и веднаш се зготвија гласници да му ја однесат радосната вест на кралот. Децата беа здрави и раснеа како од вода. Но сепак постариот беше малку посилен, а така остана и кога потпораснаа. Постариот трчаше по цел ден низ дворот, скокаше и се јазеше на коњчето што беше во истите години. Вториот, меѓутоа, на драго срце тапкаше по меките ќилими, се вртркаше покрај мајка си и не излегуваше никаде, освен во градината со неа, поради што мајката постариот помалку го сакаше, па помладиот остана нејзин љубимец. Кога децата имаа седум години, кралот се врати од борбата, и со неизмерна радост ги гушна мајката и децата.

„Кој е од нив постар, а кој помлад,“ — ја праша таткото кралицата.

Мислејќи дека сопругот го прашува ова за да знае кој ќе биде престолонаследникот, кралицата го подметна помладиот син за постар. Кралот, вистина, ги сакаше и двајцата подеднакво, но кога пораснаа, сепак постариот чу дека помладиот го споменуваат често како иден крал. Тоа го жалостеше до таа мера што животот во дворецот му дотегна и во душата му се јави желба да оди во светот. Еднаш за болката му се пожали на своето коњче и му кажа дека на драго срце би отишол од дома.

На тоа коњчето му одговори со човечки глас:

„Кога дома не ти се допаѓа, појди в свет, но без одобрение од татко ти не заминувај! Те советувам да

неземаш никого со себе и да не јаваш друг коњ освен мене. Тоа ќе ти донесе среќа".

Принцот се зачуди кога чу дека коњот зборува со човечки глас и го праша како може. Коњчето му одговори:

„За тоа не ме прашувај, јас ќе ти бидам и чувар и советник додека ќе ме слушаш."

Принцот му вети на коњчето дека во се́ ќе ги слуша неговите совети и отиде во дворецот за да го праша таткото дали смее да отиде в свет. Кога им ја изнесе на родителите својата молба, татко му не сакаше да се согласи, но мајка му веднаш се согласи. Сепак принцот не се откажа од своето решение и конечно ја измоли и согласноста од својот татко. На Принцот сакаа да му приготват придружба, коњи и се́ друго за пат. Но тој им забрани и на татка си му рече:

„Што ќе ми се, тате, толку луѓе и коњи? Ќе земам малку пари и ќе заминам во светот наполно сам на својот мал коњ ќе имам помалку грижи и тешкотии."

Пак мораше многу да го моли таткото, додека тој не се согласи. Конечно се́ беше приготвено за пат, неговиот мал коњ стоеше оседлан пред портата, а горе принцот се проштаваше со родителите и со братот. Сите горко плачеа, а во последниот час и на мајката и стана жал што синот ќе оди во светот. Му нареди строго догодина да се врати дома или пак да испрати порака.

По малку време коњот веќе го носеше својот принц преку широкото поле, далеку од градот. Некој ќе мисли дека седумнаесетгодишниот коњ не може да биде толку брз! Но овој коњ не старееше, оти тој не беше обичен коњ! Влакната му беа меки како кадифе, нозете танки како струна, а беше брз како срна. Патот исчезнуваше, долго одеа, а принцот не знаеше каде го носи коњчето, додека не забележа кули од еден убав град. Тука коњот скршна од патот, го претрча полето до една карпа што се наоѓаше близу до една убава шумичка и кога дојдоа таму, коњчето удри

со ногата во карпата, таа се отвори и тие влегоа. Тоа беше убава, пространа штала.

„Сега овде ќе ме оставиш“, му рече коњчето на принцот. „Сам ќе отидеш во градот, во дворецот. Мораш да се преправаш дека си нем. Кралот ќе те прими во служба. Но внимавај да не се предадеш. Ако нешто ти затреба, што и да било, дојди до карпата, чукни трипати и карпата ќе се отвори.“

Принцот си помисли: „Моето коњче е толку умно, тоа сигурно знае дека е тоа за мое добро“, ја зеде својата облека и појде. Дојде во престолниот град што беше во близина на карпата и се пријави кај кралот. Кралот гледајќи дека младичот е нем, се сожали над неговата младост и го задржа кај себе. Набргу увиде дека може за многу работи да го искористи. Што и да се случеше во дворецот, во сé знаеше да даде совет и цел ден трчаше низ дворецот и во сé беше упатен. Ако му требаше на кралот писар, не можеше да најде повешт. Сите го сакаа, но поради тоа што беше нем и на сé одговараше само „бајаја., му остана име Бајаја. Никој поинаку не го викаше. Кралот имаше три ќерки, една од друга поубава. Најстарата се викаше Здобјена, другата Будинка и најмладата Славена. Бајаја најмногу сакаше да биде во друштво на девојките и му беше дозволено да биде со нив и по цел ден. Беше нем, со темни образи што беше страшно да се погледа и едното око му беше врзано. Кралот не можеше ни да помисли дека би можел да ѝ се допадне на некоја принцеза. Но сепак принцезите го сакаа и тој мораше да оди со нив. Им плетеше венци, им носеше цвеќе, им предеше златен конец, им црташе разни птици и цвеќа за везење, а тоа им се допаѓаше. Меѓутоа, најмногу ја слушаше најмладата и она што за неа ќе го направеше беше секогаш најубаво, така што сестрите на шега ѝ се потсмеваа. Славена беше со добро срце и им дозволуваше на сестрите да се шегуваат со неа.

Бајаја не беше долго време во дворецот. Еден ден дојде во салата каде што ојадуваше кралот и го виде како седи сиот натажен. Го праша со знаци што му е.

Кралот го погледна тажно и рече: „Мило момченце, зошто ме прашаш? Зарем не знаеш каква несреќа нé застрашува и какви три горчливи денови ќе ни настапат?“ Бајаја заврте со главата дека не знае и на лицето му се појави голем страв.

Кралот пак му рече: „Ќе ти кажам, иако не можеш да ни помогнеш. Пред многу години овде долетаа три змева, едниот со девет, вториот со осумнаесет и третиот со дваесет и седум глави. Во мојот град настана таков страв што на луѓето косата на главата им се креваше. Луѓето се сокриваа, бидејќи не беа сигурни за својот живот. Наскоро никаде веќе ни добиче немаше, бидејќи сé мораше да им се даде на оние ламји, само да не влезат во градот. Покрај тоа сепак изедоа многу луѓе. Не можев веќе да го слушам тоа поплакување, па повикав во дворецот една вештица да ми каже како да ги истерам ѕверовите од земјата. Но, за жалење, таа ми јави дека ќе се ослободам само на таков начин ако им ги ветам своите три ќерки кои тукуштo расцутеа! Јас, мислејќи дека некако ќе се снајдам кога ќе ги истерам ламјите од земјата, им ја ветив оваа нечуена жртва. Кралицата од бол умре, но ќерките за тоа ништо не узнаа. Во тој момент змевовите се иселија, а цела година за нив ништо не се чу до синоќа. Овчарот сиот избезумен дотрча да јави дека змевовите пак се во истата пештера во која беа и порано и дека страшно викаат. — Јас, несреќниот татко, утре морам да го дадам своето прво дете како жртва за својата земја, задутре другото, потоа третото и ќе бидам просјак!“

Така тажеше несреќниот крал и си ја кубеше косата од главата. Со тажно лице отиде Бајаја кај принцезите, но од нив смртно се исплаши. Во црна облека, со лица како од бел мрамор седеа собрани и прежално плачеа, што својот млад живот толку страшно ќе го завршат. Бајаја ги тешеше и им докажуваше дека сигурно ќе се најде некој што ќе ги ослободи. Кутрите ниту го слушнаа и не престануваа да плачат. Во целиот град завладеа голема жал и тага, бидејќи секој ја сакаше кралската фамилија.

Целиот град како и дворецот беше преслечен во црно сукно.

Бајаја побрза тајно од градот преку полето до карпата каде што беше затворено неговото коњче; кога чукна трипати, карпата се отвори и тој влезе. Го помилува коњчето по сјајната грива, го бакна во белото чело и му рече:

„Мило коњче, доаѓам кај тебе по совет и ако ми помогнеш, засекогаш ќе бидам среќен." Потоа почна да му раскажува за сé што се случи во дворецот.

„Сето тоа јас веќе го знам", му одговори коњчето. Поради тоа и те доведов ваму за да им помогнеш на принцезите. Утре рано изутрина дојди ваму и јас ќе ти кажам за другото."

Радосен Бајаја отрча во дворецот; мнозина можеа да му замерат за неговата веселост, но за среќа никој не го виде. Целиот ден не излегуваше од собите на принцезите и сенешто измислуваше барем малку да ги утеши, но во тоа не успеваше.

На вториот ден веќе во мугрите беше кај карпата. Коњчето го пречека и му рече:

„Сега дигни го каменов под моево копито и извади сé што ќе најдеш!"

Бајаја брзо послуша и од дупката што беше скриена под каменот извади голем сандак. Коњчето му заповеда да го отвори и, кога го стори тоа, извади три прекрасни облеки, меч и узда за коњот. Едната облека беше црвена, извезена со сребро и дијаманти, а сé на неа беше цврсто, беше од сјаен челик. Втората беше целата бела извезена со злато, оклоп и шлем од злато и бела перушка. Третата облека беше светлосина, богато извезена со сребро и дијаманти и бисер, а покрај тоа бела и сина перушка. Со сите облеки имаше единствен меч, чијашто рачка сјаеше од бесценети камења, а исто така и уздата за коњот.

„Овие облеки се твои, само најпрвин земи ја црвенава".

Бајаја се облече, го опаша мечот и му ја префрли уздата на коњот преку главата.

„Само ти велам: не смееш да се плашиш и да се симнеш на земја. Безмилосно сечи ги ламјите и опри се на својот меч!“ .

Така заповеда коњчето кога излегуваа од пештерата. Во меѓувреме во дворецот беше тажна разделба и маса народ ја испраќаше Здобјена од градот. Веќе беа близу до судбоносното место кога слезе принцезата и кога требаше да појде кон карпата, падна во несвест. Одеднаш од далечината долета коњ а на него витез со црвена и бела перушка. Откако дојде до нив заповеда народот да се истави а принцезата да се одведе и да го остават сам. Со каква радост ги исполнуваа неговите заповеди! Но принцезата не сакаше да оди, туку сакаше да гледа каков ќе биде крајот.

Штом се качи витезот на карпата, карпата веќе со тресок се отвори, а змевот со девет глави излезе надвор, обрнувајќи се кон својата жртва. Тогаш Бајаја скокна на своето коњче, го извади мечот и со еден замав исече три глави. Змевот се згрчи и почна да блуе оган и да фрла отров на сите страни. Но принцот и не се обзира, туку само сече ли сече додека сите девет глави не ги исече, а другото го доврши коњчето со своите копита.

Кога го отепа змевот, принцот се заврте и со брзаница отиде од каде што дојде. Со чудење гледаше Здобјена по него. Се сети дека татко ѝ ја чека, па брзо се упати кон дворецот со целата своја придружба. Никој не беше во состојба да ја опише радоста на таткото, кога ја виде ќерката жива и радоста на сестрите дека можеби и за нив ќе се најде ослободител. Притоа дотрча Бајаја, покажувајќи им дека и тој верува оти и за нив ќе дојде помош. Иако се плашеа за вториот ден, сепак беа повесели и разговараа со Бајаја.

На вториот ден беше изведена Будинка. Се случи истото како и првиот ден. Штом стигнаа на местото, веќе го видоа дека доаѓа витезот со бела перушка, и неколку мига потоа витезот јуначки се фати гуша за гуша со змевот со осумнаесет глави, додека најпосле

ламјата не цркна. По завршената борба витезот го снема како и првиот ден. Кога принцезата се врати во дворецот, сите жалеа што не можат со зборови да му ја искажат својата благодарност.

„Јас знам, сестри“, рече Славена, „дека вие не го молевте витезот. Но јас пред него ќе клекнам и толку долго ќе го молам да појде со мене, додека не се согласи!“

„Зошто се смееш, Бајајо?“ — праша Здобјена забележувајќи го насмевнатото лице на немиот. Но Бајаја почна да скока по собата и со рацете покажуваше колку се радува дека ќе го види витезот.

„Будало, уште не е тука“, — одговори Здобјена.

На третиот ден беше одведена Славена и овој пат појде со неа и кралот. Срцето на кутрата девојка трепереше од страв кога помисли дека ослободителот може и да не дојде и дека може да му биде предадена на змевот. Во тој момент се слушнаа радосни извикувања дека витезот доаѓа. Како и првите два, така и овој, третиот змев, витезот го уби иако и тој и неговиот коњ речиси паднаа од тешката борба. Тогаш кралот и Славена пристапија и го замолија витезот да појде со нив во дворецот. Но тој тоа не сакаше да го стори. Славена клекна пред него и откако се фати за неговата облека го молеше толку упорно и умилно што срцето на принцот се возбуди. Одеднаш коњот се штрекна и витезот се изгуби.

Натажена што не може да го награди својот ослободител, Славена заедно со својот татко се врати дома. Сите мислеа дека ќе го доведат витезот, та беа разочарани.

Сега сите беа пак среќни. Но тоа не траеше долго, бидејќи нова несреќа ги застраши. Еден ден кралот доби од соседниот крал вест дека му објавува војна. Веднаш испрати писма и гласниците се разлетаа на сите страни за да ги повикаат кнезовите и господата на собрание во кралскиот дворец. Сѐ беше свршено и господата пристигнаа веднаш. Кралот им ја изнесе својата жалба и ги замоли да му помогнат, нудејќи им ја како награда раката на своите ќерки. Кој би

се предомислувал за ваква награда? Сите се разотидоа ветувајќи дека до тој и тој ден ќе пристигнат со својата војска. Се вршеа подготовки за борбата и кралот сакаше лично да стои на челото од својата војска. Ден пред почетокот на борбата, пристигна сето благородништво и имаше голема гозба. Потоа кралот се прости со своите ќерки кои плачеа, му заповеда уште на Бајаја да пази на сé и под звуците на трубите и шупелките сите заминаа во војна.

Бајаја ги послуша зборовите на кралот, надгледуваше сé, но сепак не пропушташе да ги весели принцезите за да не бидат тажни. Одеднаш му падна на ум дека е болен и не слушајќи ги советите на лекарите што сакаа да му помогнат, рече дека ќе оди сам по некакви билки што ќе го излечат поарно отколку лековите. Принцезите помислија дека е луд и го пуштија да оди. Но тој не отиде по билки, туку до своето коњче за да се советува со него, дали да му помогне на кралот во војната. Коњот го пречека и му нареди да ја облече белата облека, да го земе мечот и да го јавне него и да оди во борба. Бајаја го бакна.

Борбата траеше веќе многу денови, а војската на кралот од ден на ден беше сé послаба, бидејќи не можеше да ѝ се спротивстави на големата непријателска сила. Главната борба беше определена за другиот ден и оваа борба требаше да го реши конечниот исход. Санок кралот издаваше заповеди и најпосле испрати гласник до ќерките со наредба што треба да прават ако бидат победени. Изутрина ѝ се предадоа на божјата заштита и се наредија во строј. Во тој момент трубите згрмеа, оружјето заѕвечка, стрелите полетаа и борбените извици одекнаа по широката долина. Во редовите на непријателот одеднаш се појави младич во бела облека, со златен шлем и бела перушка. Јава на мал коњ, а во раката држи огромен меч со кој немилосрдно ги сече непријателите, кои не мислеа ништо друго туку дека е тоа лош дух. Тогаш и кралската војска се охрабри и се бореше покрај храбриот јунак. Малку потоа непријателите почнаа да се повлекуваат и кога белиот витез го уби

нивниот водач, се разбегаа како стадо без овчар. Тука белиот витез беше лесно ранет во ногата, така што крвта му ја обои белата облека. Штом го забележа тоа кралот, скокна од коњот, го испокина својот шал и му ја врза крвавата рана, молејќи го да појде со него во шаторот. Витезот само му се заблагодари, го збодна коњот и го снема. Кралот скоро заплака од жал, што веќе по четвртипат му избега витезот на кого му беше должен толкава благодарност. Победникот се врати дома со голем воен плен. Во главниот град му приредија воодушевен пречек, а во дворецот се приредија разни свечености и веселби.

„Значи, мој управниче!“, го ослови кралот Бајаја, „како управуваше со нашиот дом во моето отсуство?“

Бајаја затресе со главата „добро“, но принцезите почнаа да се смеат и Славена рече:

„Морам да ти се пожалам, тате, на твојот управник, бидејќи е непослушен. Почна да заболува, лекарот сакаше да му даде добар лек, но тој рече дека сам ќе оди по билки. Отиде и дојде по два дена кривејќи и поболен отколку што беше.“

Кралот го погледна Бајаја, а тој само се насмеа и се заврте на петата покажувајќи дека не му е ништо. Кога принцезите чуја дека нивниот ослободител, пак во борбата на татко им помогнал, не на драго срце се согласија да станат сопруги на кнезовите, бидејќи мислеа дека витезот може да дојде по некоја од нив. Кралот беше во недоумение како да го изврши наградувањето. Секој од кнезовите му помагаше колку што можеше и сите храбро се бореа. На кого да му ги даде своите ќерки? И измисли средство со кое волјата на сите ќе ја задоволи и потоа влезе кај кнезовите говорејќи:

„Драги пријатели, јас реков дека ќе им ги дадам своите три ќерки за жени на оние што во борбата најмногу ќе ми помогнат. Но вие сите верно ми помагавте и поради тоа го донесов ова решение за да не навредам никој. Застанете в ред, секоја од моите ќерки ќе фрли од балконот златно јаболко, и кај кого

ќе се дотркала нејзиното јаболко тој ќе ѝ биде сопруг на принцезата. Дали сте задоволни?“

Сите беа задоволни. Кралот им го соопшти тоа на принцезите коишто мораа со тоа да се согласат за да не го посрамотат својот татко. Облекоа скапоцени фустани, секоја зеде в раце јаболко и се качија на балконот под кој во ред стоеја кнезовите и господата. Меѓу гледачите покрај самите младоженци стоеше Бајаја. Најпрво го фрли јаболкото Здобјена; јаболкото се тркалаше, тркалаше и дојде до нозете на Бајаја. Бајаја се поистави и тоа се дотркала до нозете на убавиот кнез којшто радосно го зеде и излезе од редот. Сега фрли Будинка и, како и пред малку, второто јаболко се дотркала до нозете на Бајаја, но и сега немиот толку вешто го одби што изгледаше како да оди само право до под нозете на убавиот витез, којшто го подигна и ја погледна невестата на балконот. Сега фрлаше Славена; овој пат Бајаја не го избегна јаболкото, туку радосно го зеде, отрча горе, клекна пред принцезата и ѝ ја бакна раката. Но таа му се оттргна, побегна во своите соби горко плачејќи што мора да се омажи за немиот. Кралот се лутеше, кнезовите мрмореа, но што беше, беше, ништо не можеше да се измени. Потоа имаше гозба, а по гозбата требаше да се одржи витешки турнир на кој награди ќе делеше една од невестите. На гозбата Славена седеше отсутна со духот и ни збор не проговори. Младоженецот Бајаја никој не го виде и кралот мислеше дека се налутил и избегал. Сите ја жалеа кутрата Славена и сакајќи да се развеселат, ја замолија таа да ги дели наградите.

Славена конечно се согласи. Господата беа веќе седнати покрај оградата, противниците веќе се бореа и меѓусебно се победуваа, кога гласникот јави дека надвор чека витез на мал коњ и моли да учествува во играта. Кралот дозволи. Тогаш во отворениот простор влезе витез со сина и бела облека, а на сребрениот шлем имаше бели и сини пердуви. Принцезите речиси извикаа кога го видоа ликот и коњот на храбриот ослободител. Витезот им се поклони на дамите

и почна да се бори со кнезовите. Но колку што ги имаше сите ги победи и стана победник. Славена му пристапи носејќи златен појас. Витезот се спушти пред неа на колениции и таа му го́ обеси на вратот златниот појас што самата го беше извезала. Со склопени очи таа ги чу само слатките зборови: „Убава невесто, уште денес ќе се видиме."

Кралот и обете невести слегоа долу да го задржат витезот и да му се заблагодарат за сѐ. Но тој само бегло ѝ ја бакна раката на Славена и го снема. Славена мислеше на зборовите што ѝ ги шепна. Пак имаше гозба само Славена седеше во своите соби и не сакаше да дојде меѓу гостите.

Месечината сјаеше и коњчето последен пат го однесе својот господар од карпата. Кога дојде пред дворецот, Бајаја скокна од коњчето, го бакна во вратот и челото, и коњчето исчезна. Со тешка мака се раздели нашиот витез од верниот пријател, но ваму го чекаше наградата.

Славена седеше замислена, мислејќи дека витезот нема веќе да дојде; тогаш девојката ја отвори вратата и рече дека Бајаја сака да зборува со принцезата. Славена не одговори, главата ѝ падна на перницата. Притоа некој ја зеде за раце, таа ја крена главата и пред себе го виде убавиот јунак — својот ослободител.

„Се лутиш на својот младоженец и се криеш од него?" — ја праша Бајаја.

„Зошто ме прашуваш, кога не си мој младоженец", прошепоти Славена.

„Јас сум, девојко, пред тебе стои немиот Бајаја. којшто ти береше цвеќа, те ослободи тебе и твоите две сестри од смрт и на татко ти во борбата му помогна. Јас сум твојот младоженец."

Секој може да разбере дека Славена не се лутеше на него. Долго потоа се отворија вратите од салата во која беше гозбата и во неа влезе Славена со витезот во бела облека и со златен шлем, претставувајќи му го на својот татко и како свој младоженец немиот Бајаја! Таткото се израдува, гостите се зачудија, а сес-

трите гледаа отстрана. Сега пак настана вистинска веселба и сите почнаа да пијат во чест на свршеникот; така продолжи до рано в зори.

По свадбата Бајаја отиде со Славена во посета на своите родители; меѓутоа колку многу се исплаши кога виде дека целиот град е преслечен во црно сукно. Праша веднаш што значи тоа и чу дека умрел младиот крал. Побрза во дворецот за да ги утеши своите родители. Само тој можеше да успее во тоа, зашто родителите и него го сметаа за мртов, оти долго време ништо не разбраа за него. Во дворецот завладеа радост, црното сукно беше заменето со црвено. Бајаја стана крал во своето кралство и до смртта беше среќен со својата Славена.

(Чешка народна приказна)

## МУДРИОТ ЗЛАТАР

Радош имаше осумнаесет години кога му умреа родителите. Тогаш ништо друго не му преостануваше, туку сам да си го заработува лебот. Тој си помисли: „Кога веќе морам да работам, тогаш ќе одам во голем град и таму ќе најдам работа; доволно сум силен да се фатам за каква и да било работа.“ Ги собра своите работи и појде. Во близината на градот го поздравија Мудроста и Паметта. Од тој момент — барем така велат — беше толку мудар и паметен како божем да изучил високи школи и за што и да се зафатеше, сѐ му успеваше.

Одеше така Радош по убавите улици на градот, кога окото му запре на еден прекрасен и раскошен златарски дуќан, во кој седеа и работеа многу калфи. Тоа многу му се допадна и помисли да не бара друга служба, туку да учи за златар. Не размислувајќи повеќе влезе во дуќанот, пристојно го поздрави мајсторот и го замоли да го прими на занает како ученик.

„На драго срце би те примил“, му рече мајсторот, „но ти веќе си малку престар за ученик, а додека ќе го изучиш занаетот, речиси ќе имаш дваесет и шест години. Можеби сакаш да учиш година по година?“

„Имате право, мајсторе, јас немам пари да го платам учењето“, одговори Радош, „но сум уверен дека со мене ќе бидете задоволни и дека вашиот труд со мене нема да биде залуден.“

„Тогаш остани“, се согласи мајсторот и му определи место за неговите предмети и легло. Кога се смести, Радош веднаш се даде на работа. Отпрвин другите калфи му се смееја дека е неснаодлив, но набрзо замолчеа; што и да земеше Радош в раце, сѐ

му успеваше, а она што другите го учеа за две години, Радош го учеше за седум дена. За четиринаесет дена Радош изработуваше прстени, обетки и белезици толку убави што беше милина да се гледаат.

„Не знам“, ѝ рече мајсторот на својата жена, „што да мислам за Радоша: дали отпорано го има изучено занаетот па сега ме влече за носот, или се родил под среќна ѕвезда?“

„Не, не мисли дека би лажел“, го бранеше мајсторката ученикот, кој во сѐ ѝ помагаше, „тој е образец за чесност.“

По четири недели Радош го изучи златарскиот занает и мајсторот многу го засака. Еднаш шеташе Радош со мајсторот низ градот, кој беше голем и во кој кралот имаше свој дворец. Над градските порти Радош забележа череп набоден на колец. Тој го праша мајсторот што значи тоа, а мајсторот му го раскажа ова:

„Нашиот крал има една ќерка, прекрасна девојка каква што не може да се најде надалеку и нашироко. Меѓутоа, девојката не говори од својата дванаесетта година и долго не може да се испита дали е тоа нејзина или божја волја. Доаѓаа многу лекари и учени луѓе, но никој не успеа да ја излечи девојката да проговори. Таа чита, јава, шета, знае прекрасно да везе, но сето тоа го работи молчејќи. Пред три години дојде мудра пророчка која кажа дека принцезата Либена е под влијание на магии, а ќе се ослободи дури тогаш кога ќе се најде младич што ќе успее да ѝ ја врати моќта на говорот. И кралот издаде заповед дека ќе му ја даде својата ќерка за жена на оној што ќе ја присили да говори, било тој да биде од прост или возвишен род. Оттогаш почнаа да доаѓаат луѓе од сите страни. Тие му се јавуваа на кралот и ја вознемируваа принцезата, но не успеаја да ја излечат. Поради тоа кралот се разлути, а принцезата уште повеќе; таа се затвори во своите соби и не сакаше веќе да излегува. Кралот издаде нова заповед дека ќе ја изгуби главата оној што ќе се јави да ја излечи, а тоа не ќе го стори за три дена. Турканицата

престана, а по извесно време дојде еден младич по надворешност многу убав. Кралот му дозволи да се обиде да ја излечи принцезата. Раскажуваат дека младиот човек три дена клечел пред Либена, молејќи ја непрестано да му каже барем еден единствен збор. Таа, меѓутоа, ниту се подмрднала. На третиот ден младичот го отепаа и неговата глава овде ја обесија како опомена. Од тоа време не се јавува веќе никој, а веќе изминаа пет години откако принцезата не проговори."

Радоша многу го зачуди оваа приказна и му беше жал за убавата Либена. Една година веќе беше при својот мајстор, којшто го пазеше како очи в глава и којшто, немајќи свои деца, веќе се договараше со жената да го посинат ако остане и понатаму толку добар и чесен.

Еден ден дојде во дуќанот кралски дворјанин и порача кај мајсторот накит за принцезата. Накитот требаше да биде толку убав, каков што досега никој не видел, а од најбесценети камења. Мајсторот ја прими работата, но кога дворјанинот се оддалечи, фати да се чеша зад увото не знаејќи како ќе го изведе тоа и на кого ќе му довери да го изработи накитот.

„Што ви се случи, мајсторе, зошто сте толку нерасположен?" — го праша Радош.

Мајсторот му се довери.

„Не жалости се, мајсторе, оваа работа јас ќе ја земам врз себе, а кралот со мене сигурно ќе биде задоволен."

„Што, зар ти, Радоше, мислиш дека ќе ја извршиш задачата за која јас немам доволно храброст? Како ќе ти дадам в раце толку злато и драгоцености, па тоа да го расипеш?"

„Дајте ми тогаш да изработам нешто за проба, па ако ви се допадне, доверете ми го и другото!"

Мајсторот се согласи и на Радоша му даде злато и драгоцености, а овој веднаш се даде на работа. Колку се зачуди, меѓутоа, златарот кога Радош му го донесе првиот готов прстен! Во целиот дуќан не можеше да се најде прстен што би бил рамен на овој.

Радосен мајсторот му го довери на Радоша сето друго злато и драгоценостите да ги изработи и другите делови од накитот. Радош со сета своја душа ѝ се посвети на таа работа и кога беше готов, изработи и сребрена кутија и откако го стави во неа целиот накит, му го однесе на мајсторот.

Кога го прегледа мајсторот накитот, го гушна Радоша и му рече:

„Младичу, од денес си мајстор, јас веќе не можам да ти наредувам, ти ме престаса.“

Тешко можеше да се најде таков човек што би можел да изработи таков красен накит! Мајсторот не знаеше на што повеќе да се восхитува, дали на кралската круничка или на нежниот гердан, или на сјајните обетки, на белезиците или на другите предметчиња. Тоа беа коњчиња, како божем пајак да ги предел, лисјенца и цутови како да израснале од земјата.

„Сине, како да те наградам?“ — го праша мајсторот сиот среќен својот калфа.

„Ништо не ми треба. Само дозволете ми сам да му го однесам накитот на кралот.“ Мајсторот му дозволи и Радош отиде во кралскиот дворец. Кога кажа дека му го носи на кралот порачаниот накит, му дозволија да влезе кај кралот. Радош длабоко се поклони и му ја подаде на кралот сребрената кутија. Штом кралот ја отвори кутијата, неговото лице се разведри. Го гледаше накитот со задоволство.

„Можеш ли да ми кажеш, младичу, кој го изработи ова?“ — го праша кралот љубезно.

„Јас лично, милостиви кралу!“ — одговори Радош.

„Еј, младичу, ти навистина си вешт уметник каков досега не сум видел. Ако можам да ти направам некое добро, барај слободно!“ — го понуди кралот Радоша што речиси заплака од радост.

„Најмилостиви кралу! Чув дека секој може да дојде до принцезата што сака да се обиде да ѝ го врати говорот. И јас од се́ срце сакам да се обидам и барам од вашата милост да ми дозволи да одам кај неа.“ Така Радош го молеше кралот, очекувајќи го со трепет неговиот одговор.

„Се разбира дека можеш, младичу, да одиш кај неа и да се обидеш да ѝ го вратиш здравјето. Но ќе ми биде жал ако не успееш. Бездруго знаеш што те чека подоцна?“

„Знам, милостиви кралу, и од срце ќе се помирам со смртта ако не успеам.“ Кралот го повика својот дворјанин, му заповеда да го одведе Радоша кај принцезата и таму да го остави сам; дворјанинот, меѓутоа, го разбра тајниот знак дека треба да прислушнува што ќе се случува. Дворјанинот го поведе Радоша низ многу соби од прекрасната сала каде што имаше многу скапоцено цвеќе, сјајни завеси, злато и сребро. И сето тоа беше опсипано со темна сончева светлина која фрлаше шарени сенки низ обоените прозорци на мермерниот под. Во горниот дел од салата од самиот таван до подот висеа тешки завеси, што дворјанинот ги разгрна полека и со рака му даде знак на Радоша да влезе.

Зад завесите имаше мала, но нежно и вкусно уредена собичка и на Радоша некако му беше мило кога влезе. Најубава од сето другото беше принцезата Либена. Таа седеше покрај прозорецот и везеше со злато. Кога Радош влезе ни жиличка не ѝ се подмрдна на нејзиното лице; нејзиното око ни за миг не се сврте кон него. Изгледаше како без живот, како сликата што висеше на ѕидот во златна рамка и што ја претставуваше неа како мало дете. Гледајќи ја со јасни очи, Радош се поклони пред принцезата и застана пред нејзината слика говорејќи: „Реши ја, красна слико, лутата препирка што се води во овој дворец: резбарот направил кукла, кројачот за неа сошил фустан, а беседникот ја научил да зборува. Кому му припаѓа сега куклата?“

„Кому ќе му припаѓа ако не на оној што ѝ го дал говорот?“ — проговори принцезата и продолжи тивко со везењето.

Отако се поклони длабоко Радош излезе од собата, но дворјанинот, од завист, му соопшти на кралот дека принцезата на Радоша ниту со еден збор не му одговорила, и Радош мораше да остане во дворецот

каде инаку му беше многу добро. Мајсторот не знаеше што да мисли кога прислужникот му ги донесе парите за накитот и му соопшти дека неговиот калфа ќе се врати по три дена.

На вториот ден Радоша пак го одведоа при принцезата и како минатиот ден застана пак пред сликата и праша: „Реши ја, красно слико, лутата препирка што се води во овој дворец: резбарот направил кукла, кројачот за неа сошил фустан, а беседникот ја научил да зборува. Сега секој од нив сака да ја присвои. Кому му припаѓа куклата?“

„Вчера ти реков: на оној што ѝ го дал говорот“, одговори пак принцезата.

Дворјанинот што прислушкуваше му завидуваше на Радоша што тој можеше да стане крал и пак му рече на кралот дека принцезата не проговорила. Радош беше задржан во дворецот. Меѓутоа, на третиот ден лично кралот отиде да прислушнува.

Радош влезе во собата и пак ја праша сликата:

„Реши ја, красна слико, лутата препирка што се води во овој дворец за една кукла. Резбарот ја направил, кројачот за неа сошил фустан, а беседникот ѝ дал говор. Кому сега му припаѓа?“

„Веќе двапати ти реков; на оној што ѝ го дал говорот; зошто не си задоволен? — рече Либена и стана од столот. Во тој момент кралот скокна во собата и плачејќи од радост ја бакна ќерка си. Потоа го зеде Радоша за рака и рече:

„Младичу, ти ме направи среќен татко, ми ја поврати сета радост на животот. Затоа ќе бидеш крал, а ќерка ми ќе ти биде жена.“

„Добри мој господару“, одговори Радош, „како можам да бидам крал кога сум од прост род, не знам да се владеам во дворецот, а и убавата принцеза веројатно не ќе сака да ѝ бидам маж?“

„Ти ме ослободи и јас никој друг не сакам за маж освен тебе,“ рече Либена и на Радоша му ја подаде раката која тој радосно ја прифати.

Веднаш низ градот се разнесе веста дека принцезата оздравеала и дека нејзин ослободител е прос-

тиот златарски калфа. Тогаш стариот мајстор побрза во дворецот за да се увери дали е тоа вистина и беше среќен и горд, кога Радош весело му го претстави на кралот, што такво добро момче беше кај него калфа.

По некое време беа повикани сватови. На красната невеста блескотеше накитот што ѝ го направи младоженецот со своите раце. Радош владееше мудро и умно како ниеден владар пред него. Народот го сакаше. Радош имаше неколцина синови, но секој од нив во својата младост мораше да изучи некој занает. Ниеден не можеше да добие почести без заслуги. Дали и тие беа поздравени од Мудроста и Паметта, не ни е познато.

(Чешка народна приказна)

## СЕДУМТЕ ГАВРАНИ

Еднаш една мајка печеше леб и им вети на своите седуммина синови дека на секого ќе му направи погачка ако бидат мирни. Децата некое време беа мирни како бубачки, но погачките не можеа да се испечат веднаш, па на момченцињата брзо им стана здодевно. Почнаа повторно да ја лутат; кога веќе погачките ќе бидат готови? Мајката долго и трпеливо поднесуваше, но најпосле трпението ѝ попушти и налутено викна на нив: „Да даде господ да станете гаврани!"

Штом ги изговори овие несреќни зборови, нејзините синови се претворија во седум гаврани, ја погледаа жално мајка си, непрекинато ја влечеа за полата и ја заплашуваа, потоа замавнаа со крилјата и одлетаа, и, пред да дојде исплашената мајка на себеси, ѝ се изгубија од видот. Колку си ја кубеше косата, колку таа тажеше и редеше, но сѐ беше залудно, децата беа којзнае каде. А што стана само тогаш кога се врати таткото, кога најмладиот Јарослав не му излезе во пресрет, а ниеден од седумте синови не го пречека, колку ли тажеше тој кога дозна за нивната несреќна судбина! Жена си не ја прекоруваше гледајќи како тешко ја поднесува својата болка, бидејќи многу ја сакаше; напротив, својата тага уште ја криеше од неа.

По некое време и жалот на мајката се смири кога роди ќеркичка за што одамна имаше желба, зашто имаше само машки. Богданка беше умилно дете и колку што повеќе растеше беше сѐ поубава и сѐ повеќе ги радуваше своите родители. Еднаш кога беше веќе порасната, стоеше во собичката покрај ковчегот

по кој мајка ѝ нешто бараше и тука на дното забележа мали палтенца и кошулчиња за момченциња.

„Чуј, мајко, чии се тие палтенца и кошулчиња?“ — ја праша љубопитно мајка си.

„Не прашувај ме, дете мое“, ѝ одговори мајка ѝ и веднаш ја облеаја топли солзи.

Богданка, гледајќи дека мајка ѝ плаче, не сакаше да ја прашува повеќе, но постојано мислеше на тоа чии се палтенцата и зошто мајка ѝ плачеше кога ќе погледнеше на нив. Го праша татка си, но и тој почна да плаче, и Богданка пак ништо не дозна. Помисли дека можеби имала браќа, но ѝ беше чудно зошто молчат нејзините родители, бидејќи ако умреле или се некаде в свет зошто за нив никој не зборува.

Во куќата живееше една стара жена на име Дорота, која веќе, како што се вели, ѝ припаѓаше на фамилијата. Најпосле Богданка ја праша Дорота чии се палтенцата и кошулчињата што се наоѓаат во ковчегот и над кои мајка ѝ плаче. Долго не сакаше Дорота да ѝ одговори, додека најпосле не им попушти на нејзините молби и умилкувања, па на девојката ѝ раскажа како ги изгубила седумтемина браќа. Богданка се разжали над нивната несреќна судбина.

„Раскажи ми, Доротко“, ја замоли Богданка, „раскажи ми како изгледаа браќа ми?“

Дорота почна да ѝ ги опишува браќата од главата до петиците, раскажуваше секој од нив најмногу што сакаше да работи и да јаде, кој беше добар, а кој уште подобар.

„Оф, колку би ги сакала своите браќа! — воздивна девојката кога Дорота ја заврши својата приказна, и малку се замисли. Одеднаш ја подигна својата кадрава главичка и праша: „Но, Доротко, каде одлетаа браќа ми? Зар за секогаш се изгубени?“

„Изгубени? — можеби не се; но којзнае на кое место се проколнати. Се сомневам дали некој на светов ќе се осмели да ги бара.“

„Само кога би била јас толку голема и силна како ти, јас би ги барала додека не ги најдам.“

„Мила моја, светот е огромен, ти во него ќе се изгубиш како зрно афион во широко поле, тоа ти е луда мисла," се обиде старата жена да ја одврати Богданка. Но храброто девојче не се откажа од својот план. Каде и да одеше мислеше за кутрите браќа, за жалот на своите родители кои често ги гледаше како плачат кришум, и од ден на ден крепнеше нејзината замисла да тргне сама на пат кога ќе биде посилна и поголема.

Година по година си минуваа, а Богданка израсна како елка; лицето ѝ беше убаво, но уште поубава беше нејзината чиста и чесна душа. Целото време ни за миг не ја заборави својата замисла и кога наполни осумнаесет години, реши да тргне на пат. Се работеше само за тоа што ќе речат нејзините родители, дали ќе го пуштат саканото дете в свет. Богданка, меѓутоа, цврсто реши да ја измоли нивната согласност. Еден ден пристапи кон родителите и рече:

„Мајко и тате, јас знам што ве мачи и сакам да ви помогнам, само ако се согласите на она што ќе ве молам."

„Кој ти го рекол тоа, како сакаш да ни помогнеш, што бараш?" — прашаа брзо родителите.

„Веќе трета ноќ сонувам дека до мојот кревет долетал мал гавран којшто вака ми зборуваше: „Не предомислувај се, тргни на пат. Јас сум еден од твоите седуммина браќа што се проколнати и престорени во гаврани, ние те чекаме да нé ослободиш. Кажи им го ова на родителите и појди, ние ќе те водиме и ќе те пазиме каде и да бидеш." Така три ноќи ми зборуваше гавранот и јас знам дека сум имала седуммина браќа кои вие ги оплакувате, а јас пак ќе ви ги доведам ако ме пуштите на пат со благослов," — заврши Богданка, која овој сон сама го измисли за да може полесно да ја добие согласноста на родителите.

„Дете, дете, зар и по тебе да жалиме, зар последната радост да ја изгубиме! Не, не, ти не смееш да нé оставиш", тажеа кутрите родители, исплашени од зборовите на својата ќерка.

„Треба ли да ги препуштам на судбината браќата што од мене се надеваат на помош? Пуштете ме да одам и не грижете се дека во светот ќе се изгубам. Љубовта ќе ме води и таа ќе ме чува по патот.“ Вака и уште поупорно Богданка ги молеше своите родители додека не се согласија, иако со горки солзи и тешко срце.

За неколку дни Богданка беше готова за пат. Кога се простуваше со родителите, мајка ѝ ѝ го даде прстенот од раката и ѝ рече:

„По овој прстен ќе те познаат моите постари синови, тоа им беше најмилата играчка кога ги држев в скут.“

Со болка родителите го благословуваа своето единствено мило дете, а со тешко срце и Богданка се раздели од нив. Но во своето решение истраја. Решително тргна во далечниот свет без придружба и без заштита, само чистата сестринска љубов ја храбреше и ја бодреше.

Долго време одеше, но за своите браќа ништо не дозна. Еднаш дојде во една голема шума. Скитајќи долго низ шумата, наиде на куќарка и влезе во неа. Внатре беше ладовина и пријатно, но тивко и пусто. Богданка седна и причека да види кој ќе дојде. Одеднаш вратата ширум се отвори и во неа со шум влезе див младич.

„Што бараш тука, која си ти?“ — ја праша Богданка и ја плисна со својот силен здив.

„Не лути се, човече, ги барам своите седуммина браќа, залутав денес во оваа шума и влегов во твојата куќарка; дозволи ми да се одморам“.

„Јас сум Ветерот и секого го растргнувам што ќе ми застане на пат. Но штом си уморна ќе те оставам да се одмориш.“

Богданка повторно седна и си помисли: кога младичов е ветер, можеби знае нешто за браќа ми и реши да го праша:

„Човече, веќе долго време одам по светов и ги барам своите браќа што се престорени во седум гаврани; дали знаеш случајно каде се?“

„Не можам за нив ништо да ти кажам, но брат ми Месечината би можел да знае каде се; кога си толку добра ќе те одведам кај него.“

Богданка беше задоволна со овој предлог и дивиот младич ја зеде во прегратка. Градите како да му беа исполнети со мирисно цвеќе, толку пријатно мирисаше неговиот здив.

Месечината беше блед младич со сребрена коса.

„А што бараш од мене“, ја праша Богданка кога ја донесе ветерот кај него.

„Човече, ги барам седумтемина браќа што се проколнати во гаврани. Брат ти ми рече дека би можел ти да знаеш нешто за нив; те молам да ми кажеш каде се“.

„На драго срце би ти кажал каде се, но за нив ништо не знам. Тоа најдобро ќе го знае брат ми Сонцето. Ако сакаш ќе те однесам кај него.“

Како не би сакала! Со радост му се довери Богданка на сребренокосиот младич којшто ја однесе кај својот брат Сонцето.

Сонцето е златокос младич со слично лице. Кога Богданка му ја изложи својата молба, одговори:

„Јас знам каде се браќа ти и на драго срце ќе те одведам до нив. Но прво одмори се и поткрепи се со вечера.“ На тие зборови мораше Богданка да седне и да вечера. За вечера имаше пиле.

Кога се навечера, братот Сонце проговори:

„Девојко, не оставај ги коските. Собери ги и земи ги со себеси, ќе ти послужат добро.“

Богданка послуша и ги врза коските во утарето. Уште малку се одмори и кога почна да се разденува, дојде Сонцето со својата кола. Богданка седна во колата и веднаш тргнаа преку планини и долини. Тешко би било да се пресмета колку траеше патот, додека пристигнаа до една темна долина, опколена од сите страни со високи карпи. Тука златокосиот младич ја симна од колата и ѝ рече:

„Сега сама помогни си“ — па го снема.

Богданка се обѕираше околу себе, па откако виде високи карпи и празна долина не знаеше каде да ги

бара браќата. „Можеби се на некоја карпа“ си рече самата на себе, „но како ќе се качам јас кутрата до нив?“ Одеше така од една карпа на друга, додека не застана кај една која ѝ се стори најдостапна. За да може полесно да се качува, ја засука полата, но во истиот момент и испаднаа коските од утарето. И глеј, какво чудо! Од коските се создадоа скали што допираа до врвот од карпата. Богданка брзо почна да се качува по скалилата додека не стаса среќно до последната и се најде во една пештера; на прв поглед го препозна станот на своите браќа. Имаше таму седум креветчиња, во средината маса и на неа поставено за седум души. Храна имаше доста и огнот уште не беше згаснат. Веднаш Богданка избра што ѝ треба и почна да приготвува седум јадења, го извади прстенот од мајка си и го стави под чинијата што се наоѓаше на првото место, бидејќи мислеше дека тука веројатно ќе седи најстариот брат. Потоа се приготви, легна во еден кревет и чекаше додека не дојдоа браќата.

„Што е ова!“ — викна првиот, „јадењата се на маса, кој ги приготвил?“

„И гледајте, браќа, овие јадења се намерно за нас приготвени, секој има најмногу што сака“, извика друг.

„Браќа, браќа, овде е прстенот на мајка ни, мора овде да се наоѓа некој од нашата куќа“, викна радосно најстариот брат кога ја подигна чинијата и го најде прстенот.

„Тогаш да бараме низ пештерата“ предложи Јарослав. На тие зборови сите се свртеа и ја забележаа зад себе Богданка.

„Која си ти?“ — ја прашаа во еден глас.

„Сестра ви Богданка, ви носам поздрав од мајка и татко, а за да ми верувате, мајка ми го даде нејзиниот прстен“.

„О, ние ти веруваме дека си наша сестра, кој друг би се осмелил да нѐ бара!“ — повикаа сите браќа. Веднаш ѝ направија место на масата и кога седна меѓу нив, мораше да раскажува што се случило дома откако тие беа проколнати, што го стори таа од сѐ

срце. Кога го заврши раскажувањето, ги праша браќата како да ги ослободи.

„Тоа е тешка задача иако на прв поглед ќе ти изгледа лесна“ рече најстариот од нив. „Мила сестро. ако сакаш да нѐ ослободиш, мораш на секого од нас да му сошиеш кошула. Но ленот мора сама да го посееш, исплевиш, обереш и да го испредеш, преденото сама да го исткаеш, платното да го избелиш и од него да сошиеш кошули. При сето тоа не смееш ни збор да проговориш, што и да се случува со тебе. Ако се осмелиш тоа да го изведеш, ќе нѐ ослободиш“.

„Тоа не е тешка работа, сите тие работи ги знам добро, а да молчам нема да ми биде тешко, кога знам дека со тоа ќе ве ослободам“, одговори добрата сестра.

Браќата за тие зборови ја избакнаа. По вечерата ѝ го приготвија леглото и таа брзо заспа.

Изутрина по појадокот брат ѝ ѝ предаде кутивче со семе и рече:

„Мила сестро, сега мораш да си одиш од нас; ако сакаш да нѐ ослободиш, земи го семето, појди со нас и ние ќе ти го покажеме местото каде што можеш да сееш.“

Богданка од сѐ срце се согласи да направи како што рече брат ѝ, и земајќи го кутивчето в раце, појде по нив. Кога пристигнаа во една убава долина, браќата ѝ го покажаа полето за сеење на ленот и една издлабена врба за живеење, па со неа натажени се простија и одлетаа во својата пештера. Богданка веднаш го приготви полето и го посеа семето. Во меѓувреме, додека ’ртеше семето и растеше ленот, навистина малку ѝ беше здодевно, но таа одеше по долината и шумата или пак го суредуваше својот стан, издлабената врба. За храна не мораше да се грижи, бидејќи имаше секогаш на време појадок, ручек и вечера на врбата, па, иако знаеше дека тоа ѝ го носат браќата. сепак никогаш не виде ниту еден. Набргу ленот толку израсна што Богданка мораше да го плеви, и едно време имаше прилично работа. Помина и времето од плевењето до берењето и веќе се радуваше дека нема да и биде здодевно. Грижливо го простираше ленот

по росата, го вртеше и кога беше излупен, исчукан и извалан, беше мек како свила. Алат за оваа работа, како и урка и вретено, најде на време на врбата. Сега веќе сиот лен беше навиткан и можеше да почне со предењето. Седна, значи, со урката и вретеното веќе се вртеше како вртешка. Притоа Богданка се сети за своите родители, како седеше со мајка си и Доротка на преденки, а татко ѝ секогаш по нешто им раскажуваше или читаше. Мислејќи на тоа, со утарето ги бришеше солзите што ѝ навираа на очите и кога пак го спушти утарето виде пес што душкаше наоколу и почна да лае. Богданка излезе од врбата и погледна дали има некој во близина, кому што би му припаѓал песот и виде дека од далечина доаѓа кола. Таа се сокри во врбата и почна да го брка песот, но тој не сакаше да оди, туку непрекинато лаеше. Во колата седеше човек, кој од пат се враќаше во својот дворец и со колата залутал во долината. Го чул лаењето на песот, па го испрати коларот да види што значи тоа. Коларот појде и кога ја виде Богданка како седи во врбата и преде, ја праша која е и зошто седи во врбата.

Но Богданка заврте со главата и покажа на устата божем е нема. На тој знак коларот се врати кај својот господар и му раскажа што видел, додавајќи дека таа нема девојка е прекрасна. Господарот веднаш му нареди да го одведе до врбата, скокна од колата и пристапи кон девојката. Сега Богданка му покажа на човекот исто како и порано на коларот дека не умее да говори, но овој, не водејќи грижа за тоа, реши да ја земе убавата предачка со себе бидејќи многу му се допадна. Своето решение веднаш ѝ го соопшти и на Богданка.

Девојката поради тоа многу се исплаши, но веднаш се сети на братовите зборови дека мора трпеливо и молчејќи да поднесува сѐ што ќе ѝ се случи, и решително ѝ се потчини на волјата од човекот, уверена дека е тоа искушение што е потребно за да бидат браќата ослободени.

Радосен дека девојката не се противстави, човекот не се двоумеше, туку на нејзиниот знак го пренесе сиот лен, урката и вретеното на колата. Кога тој и девојката седнаа во колата, коларот ги потера коњите, и тие затрчаа во бесен галоп. Молчејќи дојдоа до дворецот. Слугите се зачудија кога господарот ја симна од колата Богданка и заповеда во дворецот да се пренесе ленот и урката. Во куќата им излезе во пресрет постарата домаќинка, полусестра на господарот, со зборови на добродошлица на усните, а со лутина во душата. Тоа беше зла жена која освен себеси на светот не сакаше никого, поради тоа и неа никој не ја сакаше освен брат ѝ кој, бидејќи беше со добро срце, во неа гледаше сестра и ѝ довери да ја води целата куќа. Таа ја знаеше оваа негова слабост, па се претвораше и му ласкаше така што секогаш ѝ веруваше и често неправедливо се однесуваше кон другите. На Богданка ѝ беше во дворецот добро и домаќинот на дворецот настојуваше секоја нејзина желба да ја исполни. Таа виде дека тој ја сака и таа му ја возвраќаше љубовта. Но поради тоа не ги заборавашe своите браќа, вредно предеше, а ни тогаш не проговори ни збор кога саканиот младич ја праша дали сака да му биде жена, на што таа се согласи. Се вршеа подготовки за свадбата. На неговата сестра не ѝ беше мило дека брат ѝ ќе се жени со непозната девојка, го наговаруваше од тоа да се откаже, но овој пат се излажа. Кога виде дека секое наговорување е залудно и дека брат ѝ не се откажува, помисли: „Нека се ожени, подобро да се ожени со оваа проста нема девојка отколку со рамна на мене, таа нема да го попречува моето владеење во куќата и нема да се осмели да ми заповедува, но ако сепак се обиде, јас веќе ќе најдам средство да му турам крај на нејзиното владеење.“

Така мислеше оваа змија полна со омраза, а навидум се преправаше дека со најголема радост ги врши подготовките за свадбата. И Богданка неколку дена мораше да престане со предењето и место со ленот да се занимава со свадбениот накит и венците,

да пречекува гости и да биде домаќинка. Многу брзо научи сé што ѝ беше непознато. Золвата брзо ја запозна, само што тоа не го покажуваше, па спрема неа секогаш беше мила и љубезна, но со куќата најмногу самата управуваше и каде што можеше правеше добри дела. Слугите увидоа колку добра господарка имаат и набрзо сите ја засакаа. Маж ѝ ѝ зборуваше често толку грижливо да не преде дека тоа не е потребно, но таа не го послуша и најпосле му даде да разбере дека ќе биде несреќна ако ѝ го забрани тоа. Оттогаш можеше да работи што сака.

Кога беше готова со предењето, заповеда во собата да ѝ се постави разбој и почна да ткае. Тоа не беше ништо необично, бидејќи тогаш и најблагородните госпоѓи сите домашни работи ги вршеа сами. Богданка сети дека по некое време ќе биде мајка. Среќата на мажот беше неизмерна, ништо повеќе не сакаше. Богданка имаше уште една желба која веќе не беше далеку од исполнувањето. Платното веќе беше избелено и кошулите се шиеја.

Во куќата се наоѓаше уште една личност што се радуваше дека ќе дојде млад наследник. Тоа беше сестра му на господарот; во нејзината злодејна душа се роди план достоен за неа. Ѝ се умилкуваше на Богданка и толку умело се преправаше што таа чиста искрена душа ѝ веруваше. Непосредно пред да се роди детето, господарот доби писмо од својот пријател во кое го молеше да му помогне во еден спор и да го посети неколку дена. Тие денови не со драго срце ја оставаше својата драга Богданка, но не можеше да ја одбие молбата на својот пријател. На сестра си строго ѝ заповеда, ако нешто се случи да го извести преку најбрзиот гласник. Таа вети дека во сé ќе биде многу претпазлива и внимателна и брат ѝ простувајќи се од саканата жена, тргна на пат.

Три дена по неговото заминување Богданка роди синче. Никој не ја негуваше, само нејзината золва. Штом се роди детето, му ја затна устата, го завитка во пелена и го фрли низ прозорец, а на местото негово подметна маче. Тоа беше грозен удар за мајката

и најболна судбина што можеше да ја снајде Но што смееше да каже? Никого немаше крај неа, никој не знаеше дали е тоа вистина или лага, и таа мораше да молчи иако претчувствуваше дека тоа не е можно. Золва ѝ веднаш му напиша писмо на брата си; во него го опиша несреќното породување на жена му и грозната лага, што ја измисли, дека Богданка се преобразила во дива жена, па го наговоруваше да ја изгори на клада ако не сака да биде несреќен додека е жив. Исто така напиша писмо и до братовиот пријател да го задржи и да не го пушта кај жената која подивела.

Кога сопругот на Богданка го доби писмото, не знаеше од болка што да прави но пријателот го умируваше и не сакаше да го пушти по никоја цена, додека не можеше да расуди постудено. Пријателот го испрати гласникот со своерачно писмо до сестрата, во кое ѝ јавуваше за очаеноста на брат ѝ и ѝ вети дека нема да го пушти. Меѓутоа, сестрата рашири страшни приказни за својата снаа, така што слугите се плашеа да одат кај неа, иако порано многу ја сакаа. Кога пристигна писмото, лошата жена прикажуваше дека е писмото од брат ѝ и дека тој ѝ јавува дивата жена да се изгори веднаш на клада, за да се избегнат понатамошните несреќи. Таа наредба требаше да се изврши без предмислување и кладата веднаш се приготви. Меѓутоа, Богданка седеше во својата спална молчелива и бледа и плачејќи го довршуваше вториот ракав од последната кошула. Не знаеше ни половина од грозните лаги на својата золва, иако виде дека во неа беше се излагала и дека е таа причината за сето ова зло. Тогаш влезе золва ѝ и јавувајќи за желбата на нејзиниот сопруг, ѝ нареди да се приготви за смрт.

Богданка добро знаеше дека тоа не е волја на нејзиниот сопруг, но што можеше да прави сосема сама против толпата подбуцнат народ што веќе нагрвали во собата да ја види жестоката вештица. Со знак ја замоли золва си да ѝ дозволи да ги заврши уште последните седум убода што ѝ останаа недовр-

шени на ракавот, но и тоа не ѝ го дозволија. Ја здипли кошулата со другите и воздивна: „Драги мои браќа, јас својата задача ја изврших, туку каде сте вие?“

Во истиот момент се разбесне страшна бура, народот се разбега и тогаш долетаа седумте гаврани носејќи на своите крилја убаво детенце што ѝ го спуштија на Богданка в раце.

„Еве, драга сестро, барем малку да ти се оддолжиме, а сега брзо префрли ни ги кошулите преку нас!“ рече најстариот брат.

Радосна Богданка ги зеде кошулите и една по една ги префрли на браќата. Во тој момент тие се претворија во стројни мажи и младичи. Само на најмладиот Јарослав му останаа на рамото седум пера, оти сестра му не успеа да ги доврши седумте убода.

Во најголема веселба се слушнаа во дворот коњски копита и миг подоцна Богданка го прегрна својот сопруг и му го даде в раце ослободениот син. Да беше можно тој уште повеќе ќе ја засакаше кога дозна од браќата што претрпела Богданка за нивното ослободување. Во својата радост и пријателски разговор заборавија на господаревата сестра, но се сетија слугите на кои им беше многу лоша стопанка. Кога видоа дека е таа причина за сѐ и дека сега чисти пат низ народот и се обидува да избега, ја фатија за коса и без милост ја фрлија на кладата што ја потпалија.

Веќе сѐ беше свршено кога за тоа дознаа брат ѝ и Богданка. Таа се исплаши, но мажот ѝ ја кореше, говорејќи:

„Заблагодари му на бога што нѐ лиши од такво зло; таа толку грозно писмо ми напиша, што речиси ќе полудев. Но сепак не изгубив верба во тебе; и покрај сето задржување пoјдов кај тебе, но сепак ќе задоцнев ако не те ослободеа браќа ти.“

„Сега сѐ да заборавиме кога сме среќни“, одговори Богданка бакнувајќи го своето красно дете.

Сопругот на Богданка го продаде имотот и тргна со жена си и нејзините браќа кај нивните родители. Каква радост беше за родителите кога се вратија сите деца што ги сметаа за одамна изгубени, а со нив уште и новиот син и внук, тоа не може да се опише. Ништо веќе не им недостигаше за да бидат наполно среќни.

(Чешка народна приказна)

ИЗДАВАЧКО ПРЕТПРИЈАТИЕ „КУЛТУРА“ — СКОПЈЕ * Б. Њемцова: ЗЛАТОКОСАТА ДЕВОЈКА * коригирале: Елена Павлова и Ружа Ильовска * Печатено во печатницата „Нова Македонија“ — Скопје (3542)